МАКЕДОНСКИ СЛАВИСТИЧКИ КОМИТЕТ

# РЕФЕРАТИ НА МАКЕДОНСКИТЕ СЛАВИСТИ ЗА IX МЕЃУНАРОДЕН СЛАВИСТИЧКИ КОНГРЕС ВО КИЕВ

Скопје, 1983

МАКЕДОНСКИ СЛАВИСТИЧКИ КОМИТЕТ

# РЕФЕРАТИ НА МАКЕДОНСКИТЕ СЛАВИСТИ ЗА IX МЕЃУНАРОДЕН СЛАВИСТИЧКИ КОНГРЕС ВО КИЕВ

Скопје, 1983

*Петар Хр. ИЛИЕВСКИ*

# ЛЕКСИЧКИ РЕЛИКТИ ОД СТАРИОТ БАЛКАНСКИ ЈАЗИЧЕН СЛОЈ ВО ЈУЖНОСЛОВЕНСКИТЕ ЈАЗИЦИ

1. Со право се претполага дека јазиците на старите балкански народи (Дако-Мизи, Илири, Пајонци, Тракијци и др.) биле сè уште во говорна употреба, барем во пониските слоеви на општеството, кога во VI в. словенските племиња го населиле Балканскиот Полуостров[1]. Не е возможно целокупното население на овие народи да било наполно хеленизирано или романизирано.

Грчкото влијание на Балканот неоспорно било силно и долготрајно и тоа, се разбира, оставило длабоки траги во сите сфери на културниот живот во цела Европа, а посебно кај јужнословенските народи кои дошле во непосреден контакт со грчката културна традиција. Од археолошки наоди може да се види дека инфилтрација на грчка култура и цивилизациаја имало уште во микенско време и во најсеверните делови на Балканскиот Полуостров[2]. Со пренесувањето на микенска стока во овие краишта, сосема природно, се пренесувале и грчки зборови. Грчкото влијание продолжило во класичниот и хеленистичкиот период, во текот на целиот среден век, па и до најново време. Меѓутоа, во антиката ова влијание сепак било ограничено на поедини места, обично во градови покрај брегот на Црно, Јонско и Јадранско Море, како и во грчките колонии покрај поголемите реки (Aksios, Auos, Nestos, Hister, Hebron и др.). Латинското влијание подоцна проникнало и во внатрешноста од централниот и северниот дел на Балканот, но и тоа било посилно само меѓу аристократските кругови во градовите покрај по-

---

[1] В. Бешевлиев, *Проучвания върху личните имена у траките, БАН,* София 1965, passim; O. Densusianu, *Istoria limbii romîne,* vol. I, Bucureşti 1961, p. 20—25. Има и спротивно мислење. Z. Gołąb, *Неколку белешки врз историјата на македонскиот јазик,* Македонски јазик IX, 1—2, стр. 5, смета дека Словените на Балканскиот Полуостров „никогаш немале непосреден допир со балканските староседелци — Тракијците и Илирите". Меѓутоа, малу подолу во истата статија (стр. 7) веќе отстапува од овој категоричен став допуштајќи дека Словените сретнале (во градовите) северно од Велес „полуроманизирани Илири", а „каква била состојбата во селата, не знаеме". — Епиграфскиот материјал од овој терен, сепак, пружа докази дека балканските староседелци не биле наполно романизирани и хеленизирани, сп. Borka Dragojević — Josifovska, *Inscription de la Mésie Supérieure* vol. VI. *Scupi et la région de Kumanovo,* Beograd 1982, 32s. со цитирана литература.

[2] N. Tasić, *The Problem of Mycenaean Influence in the Middle Bronze Age Cultures in the South Eastern Part of the Carpathian Basin,* Balcanica IV, Beograd, 1973 p. 19—38.

важните сообраќајници и во ветеранските римски колонии. Пониските општествени слоеви во градовите и, особено, селското население на старите балкански народи во внатрешноста не можеле да потпаднат под така силно грчко и латинско влијание. Тоа било асимилирано од компактните словенски маси кои живееле заедно со него повеќе векови под исти економски и културно-политички услови, но за тоа, како што ќе видиме подолу, имало и други причини. Како доказ дека словенските маси дошле во директен контакт со старото балканско население, служат поедини, макар и ретки топоними и хидроними, преземени директно од нивните јазици[3], а не преку посредство на грчкиот и латинскиот.

2. Познато е дека при асимилација на еден народ од друг, елементи од јазикот на покорениот народ (фонетски, морфо-синтаксички, како и лексички) спонтано проникнуваат во јазикот на победителот Ваков процес бил неизбежен и на Балканот. Затоа, историјата на секој од балканските јазици (грчки, јужнословенските, албански, романски) не може да се замисли без макар една уводна глава посветена на балканскиот супстрат.

Меѓутоı, не е лесно да се установи точно какви сè лингвистички интерференции уследиле при повеќевековните контакти меѓу словенските и затечените балкански племиња, зашто старите балкански јазици (освен грчкиот и латинскиот) наполно се изгубени во историско време. Тие се многу малку и само фрагментарно познати и тоа преку грчко и латинско посредство. Единствените остатоци од старите балкански јазици се, главно, имиња на места и извесен број глоси, спомнати периферно од грчки и латински автори, а антропоними и топоними се среќаваат и во грчки и латински натписи. Еден ограничен број лексички реликти е сочуван во современите балкански јазици, повеќе во несловенските (албанскиот и романскиот), а некои, особено оние од сточарската терминологија, се распростанети и во централна и источна Европа[4].

Интерпретацијата на лексичките реликти од стариот балкански јазичен слој во јужнословенските јазици среќава големи тешкотии кога ќе се обиде човек да го открие нивното потекло, времето кога се проникнати, начинот како се дојдени (директно или преку посредник), какви формални и семантички промени при тоа претрпеле и др. Јазичното потекло на некои од овие остатоци не може да се определи. Од документираните глоси на балканските јазици, при претпоставка да се точно записани, во современите балкански несло-

[3] B. Simeonov, *Noms des lieux thraces récemment decouverts,* Linguistique Balkanique VI, 1963, p. 87—92; Л. А. Гиндин, *Древнейшая опомастика Восточных Балкан,* София 1981, 17s.

[4] Сп. Г. П. Клепикова, *Функционирование и генезис терминологии горного пастушества....,* Славянское и балканское языкознание, Москва 1975, 161—201; З. Голомб, *Генетични врски меѓу карпатската и балканската сточарска терминологија,* MJ X, 1959, 19—51. и др.

венски и словенски јазици има сочувано извонредно малку примери. Поголем е бројот на основите изведени од ономастичкиот материјал[5].

Во рамките на ограничениот простор овде немаме можност да се впуштаме во подробни анализи на одделни зборови. Ќе укажеме само на некои поважни лексички црти и ќе одбележиме некои општи заклучоци од извршните иследувања.

3. Од античкиот македонски можат да се набројат околу стотина глоси и педесетина особни имиња, главно антропоними и етници. Познати се имиња на градови во кои можат да се препознаат грчки зборови, на пр. *Atalantē* (*atalantos* 'еднаков по тежина'), *Dīōn* (*dios* 'божествен'), *Eurōpos* ('широк') и др. Во антропонимијата има уште повеќе чисто грчки имиња, главно, на членови од династијата и аристократската средина, кои се наоѓале под силно грчко влијание, на пр.: *Alexandros*, *Alkanōr*, *Amuntas*, *Antiokhos* и др. Но како во топонимијата, така и во антропонимијата, а особено во глосите има далеку повеќе такви кои воопшто не можат да се доведат во било каква врска со грчкиот, како МИ *Edessa*, ЛИ *Burgīnos*, *Sabbatarās*, апелативи *bedu* 'воздух', *goda* 'внатрешности', *darullos* 'даб', *izela* 'добра среќа' и др. (Ниеден од нив не се среќава во јужнословенските јазици[7]). Од нивните форми се гледа дека фонетиката на античкиот македонски многу се разликувала од онаа на грчкиот[8], сп. *adē* : *aithēr* 'небо, етер', *danos* : *thanatos* 'смрт', *kebala* : *kephalē* 'глава', *Galadra* : *Kharadra*[9] 'порој' и др. Со оглед на консонантизмот глосата *abroutes* е поблиска до словенското о б р ъ в ь, отколку до грч. *ophrus*. Треба да се одбележи дека некои античко-македонски имиња на места се сочувани до денес. Така на пр. името на градот *Balla* има паралели во нашата современа топонимија, сп. Б а л а во Струшко (кај с. Осолница), називот на с. Б а л а н ц и (Жупа, Дебарско) како и епитетот б а л/а за 'брезо животно', сп. литав. *bālas* 'бел'. Не е исклучено глосата *gōpas· kolōnous* 'чавки', *Hsch.*, доколку е точно предадена[10], да се крие во името на с. Г о п е ш, Битолско, 'Чавки' (?), сп. Ч а в к а р н и к на Бистра. Сп. и паралели од и.-е. основи: *Bora*, ороним.: г о р а < **gwora*; *Olganos* хидроним. < **wolg-* : в л а г а и др.

[5] Во последно време извонредно многу се засилени балканолошките студии, в. подробна библиографија кај R. K a t i č i ć, *Ancient Languages of the Balkans*, I—II, The Hague — Paris 1976; G. R e n a t u s S o l t a, *Einführung in die Balkanlinguistik*..., Darmstadt 1980, passim; V. G e o r g i e v, *Introduction to the History of the Indo-European Languages*, BAN, Sofia 1981 (околу две третини од материјалот е посветен на балканските јазици), но мислењата на научниците по многу прашања се контроверсни.

[6] Еден број од нив се всушност грчки зборови, позајмени како термини, главно, од војничкиот живот, како: *hetairoi* 'придружници; гарда', *hipparkhēs* 'началник на коњицата'; *hippeus* 'коњаник' и др.

[7] Ф а л а н г а од *falanx* е грчки збор од категоријата на спомнатите во бел. 6.

[8] Тенденциозен е обидот на A. B. D a s k a l a k i s, *The Hellenism of ancient Macedonians*, Institute of Balkan Studies, Thessaloniki 1965 и др., да ги претстави античните Македонци за Грци. Сп. I. P u d i ć, *Die Sprache der alten Makedonen*, L'ethnogenese des peuples balkaniques, Sofia 1971, 207—223.

[9] Сп. M. D. P e t r u š e v s k i, Ž. A. XVI, 1966, 310.

[10] Според Lesky, KZ 1908, 297 глосата треба да гласи '*gupas*' орли, а според O. H o f f m a n n, *Die Makedonen*... Göttingen 1906, 47 — *skōpas* 'утки', cf. C h a n t r a i n e, *Dict. étym. de la langue grecque*, s.v.

Крајно оскудни се податоците за пајонскиот јазик. Од него е останата само една глоса — *monapos* 'европски бизон' и неколку имиња на градови: *Amydōn/Abydōn*, *Stoboi*, *Astibos*, *Doberos*, како и некои лични имиња: *Laggaros*, *Pigrēs*, *Mantuēs*, *Didas* со нејасна етимологија. Само името *Doberos* на пајонскиот град во горното течение на Струмица, некаде кај Валандово, би можело да се доведе во врска со ст. слов. дъбрь 'долина', лит. *duburỹs* 'дупка полна со вода', *dubùs* 'длабок', од каде се изведени и словенските топоними во Македонија Дебар, Дебарца, Дебрце и др. Но тоа укажува само на заедничката и. -е. основа на овие називи, а не на некакво позајмување.

Од илирскиот се познати повеќе имиња на места и лица, меѓутоа јазичниот материјал означен како илирски, е многу непрецизен. Се што е непознато од овој домен, се објаснувало со илирскиот супстрат. А всушност не може со сигурност да се определи ни дали илирскиот бил centum или satəm јазик. Има антропоними и топоними, особено во северозападниот дел на Далмација, кои откриваат рефлекси на centum јазик (тука не е исклучено влијанието на соседниот венетски), на пр. *Vescleves*, сп. ст. инд. *Vasu-śravah* < *wesu-klewes* 'Доброслав', *Argyruntum*, *Peucetii* и др., а на југоисток, покрај имиња со рефлекс на centum, како *Gentius*, има бројни примери со елементи од satəm јазик: *Asamum*, латинизирано во *Lapida* денес Лапад, ст. инд. *aśman* 'камен', *Birziminium*, подоцна познат како Подгорица, денес Титоград, од **bhr̥g'h-*,, ст. инд. *br̥hant* 'висок', герм. *Berg*, слов. брѣгъ, *Ozeriates*, од **ag'her-* сп. рус. озеро; *Dasimius/Dasumius* од **dek'm̥-* 'десет', *Verzo*, *Versus* од **werg'-* 'работа' и др. Според И. Поповиќ[11] од илирскиот нема ниеден збор директно преземен во словенскиот. Но сепак, оронимот *Tomaros*, Јужна Албанија, на Галичица и др. Словените го примиле директно од локалното население како Томорос, во Далмација Тмор, а во современиот македонски од оваа основа е изведен и глагол потомори се, со значење 'се изгуби, го голтна темнината'[12].

Тракискиот е претставен со релативно најголем број зборови: 23 глоси, 150 основи изведени од топоними и педесетина — од антропоними. Сочувани се и неколку кратки натписи на тракиски[13], но нивната интерпретација не е сигурна. Досега се предложени шест различни скици на тракиската граматика[14]. Сепак, при интерпретацијата на траки-

---

[11] I. Popović, *Geschichte der serbocr. Spr.*, Wiesbaden 1960, 48 ss.

[12] П. Хр. Илиевски, *Антички елементи во современата охридска топонимија*, Ж. А. 28, 1978, 90ss.; — *Интерпретација на неколку претсловенски топоними од Охридско*, II југосл. ономаст. конфер. МАНУ, Скопје, 1980, 109—117; — *Топономастички белешки од реонот на Галичица*, Годишен зборник на Филоз. ф-т, Скопје 1979 80, 297s.

[13] Еден на златен прстен од s. Езерово кај Пловдив, од V в. пр. н.е. други — на сребрени садови од Дуванли — еден на надгробен споменик с. Кјолмен кај Преслав и др. сп. В. Георгиев. *Траките и техният език*, *БАН*, *София* 1977, 105s.

[14] Od N. Jokl, *Thraker*, Ebert Lexicon, 13, 277—298; W. Brandenstein, *Thrakische Sprache*, P. — W. RE, 11 Hbd., col. 407—414; Detschew, *Die thrakischen Sprachreste*, Wien 1957; *Charakteristik der thrak. Spr.*, Lingu,. Balkanique 2, 1960, 147—213; В. Георгиев, *Тракиският език*, София 1957, а особено последната монографија (бел. 13). Неговата теза, главно, ја подржа и И. Дуриданов, *Езикът на траките*, София 1976. Сп. уште I. I. Rusu, *Die Sprache der Thrako-Daker*, Bucureşti 1969; Л. А. Гиндин, о. с. (бел. 3) и др.

скиот јазичен материјал има далеку помалку противречности отколку во случајот со илирскиот[15]. Од остатоците, кои можат со извесна сигурност да се определат како тракиски, во современите балкански јазици на прво место може да се спомене зборот р о ф ј а, р о в ј а буг. макед., сп. и новогрч. *romphaia*, алб. *rrufë*, *rrëfeja* 'копје, секавица, молња' од трак. *rhomhaia* 'сабја' од **rump-* сп. лат. *rumpo*. За тракиското потекло на р о ф ј а сп. Plut., *Aem. Paul.* 18; Eust., *Comment. ad Iliadem VII*, 166; T. Liv. XXXI, 39, 11, и др.[16] Далеку поголем е бројот на словенско-тракиските паралели со основи изведени од ономастичкиот тракиски материјал (в. долу т. 4).

Од дако-мизискиот има останато доста зборови главно во врска со сточарскиот живот. Тие наоѓаат полна паралела во романскиот и албанскиот, (сочувани се околу 70 романско-албански исоглоси), а некои се јавуваат и во јужнословенските јазици, на пр.: б а ч ром. *baci*. алб. *baç* 'сиренар'; српхрв. б а л е г а, ром. *balegă*, алб. *balëgë*, *baglë* *bagël*; ром. *chet*, алб. *kec-i*, *kec* (извик за бркање кози) 'к е ц'; ром. *cătun*, алб. *katund* 'к а т у н', буг., макед. ч у к а, ром. *ciucă*, алб. *çuke*; ром. *fluier*, алб. *fljojere*, макед., буг. ф л е ј т а, српхрв. ф р у л а; ром. *părău*, алб. *për-rua*, *përroi*, макед., буг. п о р о ј; *strungă*, алб. *shtrungë*, с т р у г а, с т р а г а; *țap* алб. *cjap*, ц а п 'јареу'; *vatră*, алб. *vatrë*, српхрв. в а т-р а и др[17].

Од непознато потекло се: з а г а р[18], б и г о р[19], г у ш а[20], к а р-п а[21] и др. Не е сигурно ни преку кој јазик е раширена основата *apa-/upa-* на целиот Балкански Полуостров, сп. *Axiope* (Добружда), Б у р д а-п а (Бугарија) О п а ј а, О п и л а, О п е н и ц а, У п и ј а (Македонија) итн., а се среќаават паралели и на цела и.-е. територија[22].

4. Јазиците на старите балкански народи (освен грч. и лат.) се наполно исчезнати. Главната причина за тоа лежи во фактот што на овие јазици не е создадена никаква литература, при сè што некои од овие народи, на пр. Тракијците, се служеле, макар и грубо, со грчкото и латинското писмо. Старите балкански народи не се вклучиле во сферата на грчко-римските културни токови и не успеале да создадат своја култура по углед на грчко-римската. Во повеќевековниот заеднички живот со Словените при еднакви економско-политички услови, тие биле

---

[15] Сп. R. K a t i č i ć, (бел. 5), 128—184.

[16] П. Хр. И л и е в с к и, *Неколку лексички балканизми од предсловенскиот балк. јазичен сојуз во македонскиот јазик*, Зборник на трудови од V научна дискусија на Семинарот за макед. ј., литература.. Скопје 1978, стр. 51—52.

[17] Cf. A. Vraciu, Lingu. Balkanique 6, 1963, 119—132; ibidem 8, 1964, 15—45; *Автохтоные элементы румынского языка*, София, 1967, passim; А. В. Д е с н и ц к а я, Вопросы языкозн. 1976, Но 3, стр. 35—46.

[18] Зборот з а г а р се јавува на мошне широка јазична територија — од Шпанија до Кавказ, cf. Solta, o.c. (бел. 5), 63. Зборот се јавува и во арапскиот сп. N. A n d r i o t i s, *Etym. Lexiko tis Neoell.*, Athina 1967 s.v.

[19] Cf. P. S k o k, *Etim. rj.*, s.v.; В. Г е о р г и е в, *Бълг. етим. р.*, s.v.

[20] Веројатно е од романско потекло, а овде од галскиот, сп. A. M e i l l e t — A. E r n o u t, *Dict. étym. de la langue latine*, Paris 1967, s.v.

[21] Поопширно за к а р п а в. П. Хр. Илиевски, o.c. (бел. 16), 49s.

[22] П. Хр. И л и е в с к и, *Антички елементи...* (бел. 12), 88s. — *Интерпретација на неколку предсловенски топоними...* (бел. 12), 110—112.

асимилирани од словенските маси, како што одбележивме. Но за брзата и, речиси, комплетна славизација многу придонесол и фактот што јазиците на некои од овие народи, особено тракискиот, биле доста блиски до словенскиот. Според Будимир[23] дури и јазиците што се зборувале на Балканот во предгрчко време (пред 2000 г. пр. н.е.), покажуваат слична сродност со словенскиот. Тој наоѓа паралела меѓу слов. Д а ј-б о г (митолошко име) и предгрч. *Dōdōnē*, слов. (В)Л а д а со *Worthia*, *Latō* < **wold-* 'управува'; г р а д со *Gortus* и др. Елејската глоса *bra· adelphoi*, Hsch., веројатно крие кратка форма од **bhrātēr*, лат. *frater*, слов. б р а т ъ.

Укажано е и на извесен број илирско-словенски паралели[24], на пр.: *Anderva*, *Dervanoi* : д р ѣ в о; *Metubarbis* (insula in Savo) од *meta* 'меѓу' и *borboros* : б а р а; *Naro* од **nor-*, лит. *nārus*, рус. н о р á 'дупка, п о н о р', *Ozeriates* од **ag'her-*, рус. о з е р о, грч. *Akherōn* (име на езеро); *Scenobardos*, ст. в. нем. *scinan* 'светол' и **hhardhos* 'брада'. Основата *but* за која се претполага дека е илирска се среќава во поедини топоними како Б и т о л а, Б у т е л[25], сп. и ст. прус. ЛИ *Buteliten*, *Butele*. Б у т е л ь с к и й Б а с е н (Днестар) и др.

Повеќе вакви паралели има со тракискиот. Знатен број основи изведени од трак. ономастика покажуваат дека тракискиот бил satəm јазик, многу близок до балтословенските јазици[26], сп.: *bergas*, ојконим *Berge/-polis* : б р ѣ г ъ; *berzas*, ојконим *Bersamae* : слов. б р ѣ з а, лит. *béržas*; *bruzas*, ЛИ *Bryzos* 'Брз(ак)' ; *Burt-*, *Burd-apa* и др. 'брод' (на река); *il*, *Ilion*, грч. *ilus*, слов. илъ 'кал'; *Kozas* ЛИ од **kog'a* : к о з а; *mar*, *Marica* 'вода, река, мочуриште, м о р е' ; *mēr* 'голем', ЛИ *Pyru-mērulas*, сп. В л а д и-м ѣ р ъ; *ostas*, ојкон. *Ost-aphos* 'устие' (на река );*rudas*, хидрон., орон. *Rhod-ope* од *Rud-upe*, латв. *ruds*, слов. р у д(о), словен. *rdeči* 'црвеникав' ; *saldas* **Saldo-kela* (изворот на Златна Панега) 'злато' ; *sem(e)la* (фриг.) 'земја'; *Struma*, сп. слов. с т р у ј а со епентетско *t* меѓу *s* и *r*, сп. лит. *srūti* 'тече', грч. *rhéō*; *-sura* 'ток, течење', сп. с у р у т-к а; *Tarpo-dizos* : т р а п ъ; *udras*; 'в и д р а'; *urdas*, *Urdaus*, сп. лит. *urdulўs* 'поток' : у р д а 'меко, течно сирење' ; *ver* 'и з в и р а'; *Zajka* : з а ј а к, *zelkia* (фриг.) : з е л к а, з е љ е и др. Не е возможно сите овие паралели да се случајни совпаѓања. Тука има неоспорни факти кои укажуваат на јазичното сродство меѓу тракискиот (фригискиот)[26a], и словенските јазици.

---

[23] M. B u d i m i r, *Grci i Pelasti*, Posebna izdanja SAN 167, Beograd 1950, 65—67; *Antika i Pelasti*, Ž. A. 1, 1951, 78—101; *Pelasto-Slavica*, Rad JA 309, 1956, 84s.; *Са балканских источника*, Београд 1969, 59s.

[24] R. K a t i č i ć, o.c. I 173s.

[25] Сп. Бл. К о н е с к и, *Името на градот Битола*, Годишен зб. Фил. фак., Скопје кн. 23 стр. 444s.

[26] Cf. I. D u r i d a n o v, *Thrakisch-dakische Studien* 1: *Die thrakisch und dakisch-baltischen Sprachbeziehungen*, Lingu,. Balk. 13, 2, 1969; *Езикът на траките*, passim, посебно стр. 72—84; К. В л а х о в, *Трако-славянски успоредици*, Годишник на Софийския университет, Факултет за западни филологии, т. 63, 1969, 171—233.

Освен тоа, има извесен број тракиски лични имиња кои се употребуваат и денес во современите балкански јазици: алб., буг., макед., на пр. Б е ш о, Б у з о, Д а ј о (фриг. *Daos* 'волк'), Д и д о, С у к о, З а ј к о и др[27].

5. На прв поглед се гледа дека целокупниот фонд на лексички реликти од стариот балкански јазичен слој во јужнословенските јазици е скромен. Тој е просто неспоредлив со огромниот број заемки, проникнати директно и индиректо од грчкиот, којшто е познат по својот културен престиж. Има близу 2000 грцизми во говорниот јазик на балканските словенски јазици[28]. Голем е и бројот на грчките зборови дојдени индиректно преку западните јазици, не сметајќи ја тука научната терминологија. Калките пак образувани според грчки модели (тип д о б р о д е т е л наспроти *euergetēs*) создавани во словенската книжнина во текот на повеќе од 1000 години уште не се наполно систематски иследувани[29]. Нивниот број е исто така огромен.

Овде посебно заслужува внимание еден број зборови од предгрчкиот јазичен слој, дојдени, главно, пак преку грчкот. Нивната историја, која може да се следи од писмени споменици низ еден период од околу 3.500 години, е мошне интересна, зашто фрла светлина на важни културни и економско-политички појави од минатото на Балканот. Таков е на пр. називот на градинарското цвеќе б о с и љ а к, б о с и л е к, б о с и о к, за што пишувавме на друго место[30].

Од предгрчкиот слој има зборови со суфиксот *-nth-*; *minthē*, 'м и н т а', *menta*; *terebinthos* 'терпентин' ; *labirinthos* 'лабиринт'. Суфиксот *-nt-* од предгрчкиот слој се упростува во народниот јазик, сп. на пр. *gigas, gigantos*[31]. Во учените кругови тој гласи г и г а н т, но зборот е проникнат и во народните маси, каде што елементот *-nt-*, кој не е обичен за словенските јазици, се изостава и од оваа именка се образувани форми без него, сп. г и г 'огромен петел', г и г а 'голема кокошка' и др[32].

Во јужнословенските, како и во сите други европски јазици, се дојдени предгрчки зборови со суфиксот *-ssos, -ssa*, на пр. *kuparissos* 'кипарис'; *kerasos* 'цреша, црешна' ; *thalassa* 'море', преку турскиот, со изменето значење т а л а с 'бран'. Има и други предгрчки зборови, кои како грцизми се усвоени во сите словенски јазици, па и пошироко: *kaminos* 'к а м и н' : *keramos, kerameia* 'керамика' ; *purgos* 'П и р г а' ; *thumbos* 'т у м б а' и др.

---

[26a] Фригите (B r y g o i) рано (во средината на II миленij пр. н.е.) мигрирале во Мала Азија, но од нивниот јазик има остатоци на Балканот.

[27] И. Дуриданов наброја 45 такви имиња, сп. *Der thrakische Einfluss auf die bulgarische Anthroponymie*, Lingu. Balk. 2, 1960, p. 69—86.

[28] Во речникот на М. Ф и л и п о в а-Б а й р о в а, *Грьцки заемки в съвремения бълiарски език*, София 1969, има 1875 грцизми.

[29] Сп. L j i l j a n a C r e p a j a c, *Prilog proučavanju grčkih semantičkih pozajmljenica i prevedenica u srphrv.*, Ž. A. 28, 1978, 57—84; — *Značaj grčkih prevedenica i semantičkih pozajmljenica za obrazovanje evropske kulturne leksike*, Ž. A. 30 1980, 87—93.

[30] П. Хр. Илиевски, о.с. (бел 16) стр. 48s.

[31] Cf. P. Chantraine, o.c. (бел. 10) s.v.

[32] P. Skok, *Et. rj.* s.v.

6. Факт е дека лексиката на секој јазик е составена од идиоглотски и алоглотски елементи. Идиоглотските му припаѓаат на наследениот фонд, или претставуваат нови образувања според моделите на зборо-образувањето во дадениот јазик. Алоглотските елементи се поразнообразни и потешки за иследувување. Нив ги сочинуваат *заемки* (наполни усвоени), *туѓи зборови* (уште не прифатени од народните маси) и *Семантички заемки* или *калки*. Видовме дека интерпретацијата на зборовите што водат потекло од супстратниот балкански јазичен слој во јужнословенските јазици задава големи тешкотии. Причината за тоа лежи во фактот што не се сочувани балканските јазици, — како оние од III и II милениј пр.н.е. што се сметаат за супстрат на грчкиот, така и оние од почетокот на I милениј од н.е. (освен грч. и лат.), со кои Словените дошле во контакт. За повеќето од супстратните зборови не може да се даде задоволителен одговор на прашањето за потеклото, хронологијата, како и за формалните и семантичките промени што ги претрпеле тие. Сепак, и од овој ограничен број лексички реликти со не сосема јасна историја, можат да се извлечат извесни заклучоци, а имено:

Влијанието на старите балкански јазици (освен грч. и лат.) врз јужнословенската лексика било незнатно[33]. Во времето кога овие јазици сè уште биле во говорна употреба, Балканскиот Полуостров бил, изгледа, масово населен со Словени, кои го асимилирале претсловенското балканско население. За тоа, неоспорно, придонесол фактот што некои од старите балкански јазици биле сродни со словенскиот и полесно се претопиле во него. Други, како дако-мизискиот, устојале подолго, но претрпеле големо влијание од словенскиот[34]. Интересно е да се одбележи дека процентот на словенизмите во албанскиот и романскиот е поголем отколку оној на грцизмите во словенските јазици.

[33] Старобалканските јазици можеле да извршат поголемо внатрешно влијание врз граматичката структура на јужнословенските балкански јазици, но тоа не е предмет на оваа работа.

[34] Sp. A. J. J o k l, *Die Verwandschaftsverhältnisse des Albanischen zu den übrigen idg. Sprachen*, Die Sprache 9, 1963, 113—156; А. В р а ч у, *Основни проблеми на славянското влияние върху румънския език*, Език и литература, 17, 3, 1962, 39—52.

*Оливера* *ЈАШАР-НАСТЕВА*

# РАЗВОЈ НА ДИЈАЛЕКТНАТА ЛЕКСИКА ВО УСЛОВИ НА ЈАЗИЧНА ИНТЕРФЕРЕНЦИЈА

## — Богатењето на албанските, ароманските и турските говори во СР Македонија —

Балканскиот полуостров е еден од многубројните региони во Европа и светот воопшто, на кој со векови доаѓало до интензивни етнички и лингвистички контакти, вкрстувања и мешања. Сложената етнолингвистичка ситуација и контактите што таа ги условува се и натаму присутни во балканските земји, макар што се извршени знатни демографски поместувања од Првата светска војна наваму. Јазичните граници и натаму не совпаѓаат со политичките и по ивиците на одделните јазични подрачја се протегаат маргиналните зони на алоглотски територии. Токму поради ова, лингвистичката карта на Балканскиот полуостров и денес, како и во минатото, го привлекува вниманието на балканолозите, а во поново време и на социолингвистите. Последниве, како што е познато, на јазичните контакти им приоѓаат не само од лингвистички, туку и од социолошки и психолошки аспект.

Етничката и лингвистичката разновидност, специфична за Балканскиот полуостров, карактеристична е и за Социјалистичката Република Македонија. Имено, по ивиците на македонската јазична територија се оцртуваат периферните зони на српскохрватскиот, бугарскиот, грчкиот и албанскиот јазик, додека внатре во рамките на СР Македонија живее релативно бројно албанско, ароманско и турско население[1]. Говорите на ова население образуваат одделни *островски говори* (аромански,

---

[1] Според статистичките податоци во СР Македонија, во 1953 г. имало вкупно 1.304 516 жители од кои 860.699 Македонци, 203.938 Турци, 162.524 Албанци, и 8.668 Ароманци (Власи), додека според пописот од 1961 г. од вкупно 1.406 003 жители, 1.000 865 биле Македонци, 183.108 Албанци, 131.481 Турци и ниту еден Ароманец (Влав). Овие податоци се земени од **Naselenie po narodnost i naselbi vo SRM** (*spored administrativno-teritorijalna podelba od* 9-II-1961 *godina*), *Skopje, dekem:ri* 1964 *g. SR. Makedonija — Zavod za statistika* и од *Попис на населението и становите. Население по народност во СР Македонија* — по општини, градови и населби — (Административно-територијална поделба од 1-I-1972 г.), Скопје, септември 1973 година, Статистички преглед 42, СР Македонија — Републички завод за статистика.

турски) или пак претставуваат говори од т.н. тип на *маргинални ареали* (албански говори). При ова, сите овие говори и јазици се здобиле кај нас со нови социјални белези и имаат различна функционална вредност.

Нема сомнение дека оваа комплексна ситуација нуди убави можности за следење на внатрешните и надворешните процеси во јазичката комуникација врз која секојдневно влијаат како лингвистички, така и нелингвистички фактори. Исто така нема сомнение дека проучувањето на овие говори, што со векови се развиваат во директни меѓудијалектни и меѓујазични контакти, е значајно од повеќе аспекти. Пред сè, за историскиот развиток на секој одделен дијалект и јазик, а потоа и за бројни историско-компаративни проучувања на балканските јазици воопшто, и посебно за јазиците во контакт. Освен ова, ваквото проучување кај нас може да укаже и на улогата и значајот на македонскиот јазик во СР Македонија. Македонскиот сè повеќе се јавува со функција на устен и писмен медиј во образовно-воспитниот процес како кај македонското, така и кај другото население и претставува истовремено јазик на меѓусебна комуникација. Благодарение на тоа што се распространува и преку средствата за јавна комуникација (печатот, радиото, телевизијата и филмот), неговото влијание врз говорите на албанското, ароманското и турското население во СР Македонија станува сè поевидентно. За одбележување е, меѓутоа, посебно значајната комуникативна функција на македонскиот во ароманската (и мегленороманската) јазична заедница, каде сè почесто ја ограничува употребата на ароманскиот и мегленороманскиот[2]. Меѓутоа, за една опстојна и комплетна анализа на македонското влијание врз јазиците што се зборуваат на територијата на СР Македонија, наполно отсуствуваат нужните материјали поради тоа што засега се вршат испитувања само на македонските дијалекти.

Во нашиов прилог за анализата на јазичката интеракција во развојот на лексиката на одделните говори, се служиме со материјал што го собиравме при нашите теренски испитувања, во анкетите меѓу студентите и во личните контакти со населението. Предмет на нашата анализа се лексичките заемки што од македонскиот јазик преминале во овие говори по Втората светска војна, т.е. од 1944 година наваму, кога македонскиот јазик се здобива со нов статус и нова функција во рамките на СФР Југославија. Тоа би биле заемките од вториот слој, за разлика од сите оние други заемки што порано се инфилтрирале и веќе наполно се интегрирале во албанските, ароманските и турските говори во границите на СР Македонија. И покрај тоа што во нашиов прилог станува збор за контакти меѓу генетски несродни и типолошки различни јазици, на ниво на усната комуникација, ќе се потрудиме да укажеме на некои заеднички лингвистички и екстралингвистички моменти

[2] Мегленороманско население во нашата република живее уште само во Гевгелија и неколкуте гевгелиски села од кои најпознато е с. Хума.

од развојот на овие говори. Се задржуваме засега на резултатите од унилатералното влијание, влијанието на македонскиот врз албанските, ароманските и турските говори[3].

*

* *

Овде не е потребно да нагласуваме дека при услови на директни јазички контакти, кога се тие продолжителни и кога се карактеризираат со извонреден динамизам, доаѓа до интерференција на сите јазички нивоа. Исто така, не е потребно да се нагласува дека во ваквите услови на интеракција доаѓа до најзначајни измени во областа на лексиката која е најтесно поврзана со екстралингвистичките фактори. Познато е, исто така, дека лексиката го претставува најотворениот и затоа највари-јабилниот „фрагмент" на јазичната структура.

Во врска со проширувањето на лексичкиот фонд на албанските, ароманските и турските говори што се зборуваат на територијата на Македонија, се забележуваат редица отстапувања од традицијата и низа иновациони процеси. Турската и албанската јазичка заедница кај нас, за разлика од нивните национални заедници, се јавуваат комплетно билингвални и диглосијални. Ароманската (и мегленската) заедница, пак, се јавува комплетно билингвална. Овде би додале дека ароманскиот (и мегленоромански) билингвизам би можеле да го третираме како *сложен* („меѓузависен") за разлика од албанскиот и турскиот билингвизам кој е *координиран* („независен"). Во тесна врска со видот на билингвизмот е и усвојувањето и функционирањето на заемките во јазикот-рецептор. Вербалните репертоари на албанското, ароманското и турското население се создадени од повеќе „варијетети", кои се релативно функционално издиференцирани[4]. Локалниот говор се употребува во семејството и меѓу најблиските, додека надвор од дома (на училиште, на работа, во формалните истапувања), немакедонското население се стреми да зборува на „регионално неутрален варијетет" врз кој се создаваат денес стандардниот македонски, односно албански ароманскии турски во нашата средина. Се разбира, избирањето на еден или друг варијетет е во тесна зависност од ред *демографски* (возраст

---

[3] Види: Оливера Јашар-Настева, *Влијанието на македонскиот јазик врз албанските и турските говори во Македонија*, Македонски јазик XIII, 2, стр. 147—164, потоа *По однос употребата на македонизми во лексиката на гостиварскиот турски говор*, Бигорски средби, Научен собир, и *Развој на дијалектната лексика во услови на јазично мешање* (*Врз основа на турско-македонски јазични контакти во Гостиварско*).

[4] Види: Оливера Јашар-Настева, *Појави на диглосија и билингвизам во СР Македонија*, Пристапни предавања, прилози и библиографија на новите членови на МАНУ VI, 1982, стр. 12

пол, професија, наобразба) и *контекстуални фактори* (вербален репертоар, говорни улоги, говорна ситуација и слично[5]). Не завлегувајќи во одделни детали, врз основа на нашата исцрпна анализа, би можеле да констатираме дека:

1. Албанските, ароманските и турските говори на територијата на СР Македонија се одликуваат со богата народна лексика, која во одделни периоди од развитокот особено интензивно се збогатувала преку зборообразување и преку заемање. Меѓутоа, со текот на времето, процесите на заемањето (и калкирањето) станувале сè посилни и се распространувале за сметка на зборообразувањето.

2. Процесите на архаизацијата и иновацијата на лексиката на овие говори во нашиве дни, бележат максимален подем. Оваа појава која е во тесна врска со интензивниот развиток на нашето општество, се забележува впрочем и во македонскиот, а и во другите јазички средини во СФР Југославија.

3. Дијалектната лексика на анализираните говори се проширува скоро комплетно преку заемки. Образување на нови лексеми (по пат на деривација и композиција) со домашни средства и според домашни модели во сегашнава етапа од развитокот е назабележливо и сосем ирелевантно.

4. Се заема скоро исклучиво од македонскиот јазик кој се јавува истовремено и како посредник за низа лексеми од интернационалната лексика. Сп.: *делегат, демокрација, комитет, конгрес, конкурс, конференција, социјализам*)[6]. Скоро е сосем ограничен бројот на лексички елементи од српскохрватскиот јазик што преку македонско посредство се инфилтрираат во анализаираните говори (сп.: *кујна, намештај, случај*).

5. Се заемаат пред сè лексеми што означуваат разни реалии, со материјална содржина и сосем ретко лексеми со апстрактна содржина. Меѓу конкретните заемки се изделуваат т.н. *технички* заемки кои означуваат нови предмети. Некои од нив се карактеристични за сегашниов момент од нашата политичка и општествена реалност. Во говорот на албанското, ароманското и турското население се среќаваат, меѓу другото и следниве македонски зборови и облици: *годишен одмор, детски додаток, месна заедница* (*канцеларија*), *самопридонес, самоуправување* и низа други. Најголемиот број заемки отпаѓа на категоријата именки.

---

[5] Види: Olivera Jašar-Nasteva, *Bilinguität bei der türkischen Bevölkerung in der Gegend von Gostivar und dadurch bedingte phonologische Veränderungen in ihrem Dialekt*, Zeitschrift für Balkanologie, München, Jahr. VIII, H. 1—2, 1971—72, стр. 57—83; **Од проблематиката ва билингвизмот во Македонија**, Предавања на XII семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје-Охрид, 1978 стр. 46—55.

[6] За илустрација даваме само по неколку примери. Меѓу нив се наоѓа и приличен број од фондот на интернационалната лексика, посебно оние од француско потекло кои се, инаку, застапени во турскиот јазик во голем број.

Примерите од турскиот и албанскиот јазик ги даваме со турската, односно албанската латиница (со ts ја предаваме импортираната фонема ц). За примерите од ароманскиот се служиме со писмото што Б. Настев го предлага и применува во својата студија **Angăčitor armăneašte**-*Аромунске загонетке*, (избор, предговор, превод и коментар Божидар Настев) Српска академија наука и уметности, 1980 (Балканске народне умотворине, књ. 3).

6. Не е за потценување ниту бројот на заемки што се јавуваат како дублети. Некои од нив се употребуваат паралелно со поранешните лексеми (од домашно или туѓо потекло). Таков би бил случајот и со: *болница*, *доктор*, *операција*, *станица*, кои се употребуваат наместо албанското: *spital*, *mjek*, *operacion*, *stacion*, ароманското */o/spital*, *iatru*, *operacie*, *gară* */stasione*, *stasmo/* и турското */h/astane*, */h/ekim*, *ameliyat* */operasyon/*, *istasyon*. Употреба на вакви дублетно-синонимски парови не е ретка дури и во ист контекст.

7. Се збогатуваат посебно интензивно одделни семантички сфери и терминологии. Меѓу овие се изделуваат: *општествено-политичката* (*анкета*, *резолуција*, *статут*), *административната* (*жалба*, *лична карта*, *молба*, *одбор*), *битовата* (*дневна*, *кујна*, *стан*), *техничката* (*лифт*, *радио*, *телевизор*, *фрижидер*) и некои други.

8. Приличен е и бројот на заемки што означуваат нови професии или професии во кои младите се вклучуваат преку различните училишни центри. Сп.: *автоелектричар*, *водоинсталатер*, *машинобравар*, *механичар*.

9. Најголемиот број од заемките се одликува со широка „вертикална" и „хоризонтална" распространетост. Тие се среќаваат во употреба и кај постарите генерации (особено кај мажите) и кај помладите и тоа како кај урбаното, така и кај руралното население.

10. Со оглед на тоа дека се работи најчесто за лексеми —термини, од секојдневниот живот, семантичката страна на заемките не се менува. Можеме да констатираме дека не забележавме примери на семантичко-стилистички измени.

11. Бројот на лексемите и синтагмите што се заемаат расте секојдневно и ја достига онаа граница кога почнуваат да се јавуваат измени и во областа на другите подсистеми (гласовниот и граматичко-синтаксичкиот).

12. Сите овие заемки се во тесна врска со индустријализацијата и урбанизацијата на земјата, модернизацијата на животот и сè поактивното вклучување на широките слоеви во јавниот и општествениот живот. Поради ова, се наголемува не само нивниот број, туку и фреквенцијата во употреба.

*

* *

Во недостиг на еден побогат „корпус", можеме само да претположиме што значи за лексиката на овие говори извонредно високиот процент на нови заемки. Ова затоа што се знае дека, не ретко, само интеграцијата на една заемка, може да предизвика значајни поместувања во составот на едно микрополе. Не се ретки, исто така, ниту случаи кога доаѓа и до реорганизација и (пре)распределба на компонентите во една определена сфера.

Паѓа в очи и фактот дека говорните субјекти често не се во состојба да го асимилираат позајмениот материјал и да го адаптираат кон нормите на својот јазичен систем. Главни причини за ова се секако : високиот процент на заемките што секојдневно се инфилтрираат, факторот време и секако извесна економичност. Поради ова, ,,репликите" не се разликуваат многу од ,,моделите". Тие ги содржат најчесто особеностите што ги имаат во македонскиот од каде се позајмуваат. Во *ūрвата фаза* од процесот на интеграцијата тие го задржуваат акцентот и фонетските и морфолошките белези.

Ова посебно се забележува кај заемките во турските говори. Така, на пример, заемките како *statistik/a/*, *skandal*, *bluza*, *bronhit*, и низа други, содржат такви косонантски групи и дистрибуција на вокали што се косат со познатите турски закони за вокалната и консонантската хармонија. Во *вшораша фаза* од процесот на интеграцијата, тие сè повеќе се вклучуваат во шемите на јазикот-рецептор и по аналогија на постарите заемки, се здобиваат со домашни белези. Оваа појава, би можело да се рече, е карактеристична за албанските говори на територијата на македонското јазично подрачје. Така: *odbornëjk* во Гостиварско, каде порано се интегрирале: *poreznëjk*, *poslanëik*, *presednëjk*, потоа: *bollnoic* и *naçallnojk* во Струшко (с. Велеште), *staneca* во Кичевско и низа други. Во врска со оваа појава нема да згрешиме ако констатираме дека е во тек создавање на цел механизам за вклучување и функционирање на лексичките македонизми. По извесен период на употреба, заемките, особено именките и глаголите почнуваат да се вклучуват во шемите на соодветните граматички категории.

Овде треба да се укаже и на фактот дека комуникативноста во албанската, односно аромaнската и турската средина, на територија на СР Македонија, не се намалува поради парцијалната адаптација. И покрај употреба на извонредно голем број најразлични заемки, како во следниве неколку примери:

алб.: Shkova në *bollnojc*, sot jam në *bollovanje*.
Kom punë ke *naçallnojku* /Струшко, с. Велеште/
Ni *potvërd* xhi mora pi *Mesna kancellarisë* për ta çit ni dokument pi katastari.
Gje kesh n' *opshtinë* për ta mar ni *uverenje* xhi ta *produzhi* askerllëkun /Тетовско, с. Цепчиште./

аром.: Iram la *slatkarnică /samopuslugă*, *opština*, *Matično/ Mesna zaednică/*.
Vas intru tu *penzie*.
Aveam pol *plisirane* /Крушево/.

тур.: Istersen, tsrtalasîn senîn evi.
Bizîm camide var *zvuçniklar*.
*Çitalnada* varidi çok *student*.
*Fabriçka tsenadan* verîrlar,

јазикот на ова население ја врши својата основна функција. Нешто поинаква е меѓутоа, ситуацијата кога овдешното албанско и турско население контактира, на пример, со соодветното население надвор од СР Македонија и особено надвор од СФР Југославија. Сосем е природно дека информациите како:

алб.: *Shtetën* ja pagoj, *prekërshokin* se pagoj /Преспанско/
*Në* *utakmicën* me *protivnikun* e *povredita* kambën.
Të *shutiratesha* unë, *stoposto* do të ishte gol.
*Popllava* e para do mujve e ka *propast* kejt fushën /Скопско, с. Радуша/.,

тур.: Bir yazi ebedi *bukvalno prevedolmas.* /Скопско, с. Врапчиште),
*Iskurziyaya vodiçsîz* gidîlmes.
*Parno* yakmailar, mutlak *şpararlar* /Скопје/
Çik *šetalanalîm* göl kenari. /Охрид/.

аром.:Îl vine *pokană* t'a z dukă *vojniku.*
Nu lukreaza /are/ *parno*, *yadiatorlu* este race,

тешко би биле сфатени од сонародниците надвор од нашата средина. По однос на прашањето за преземање, улогата и фреквенцијата на заемките во лексичкиот фонд на албанските, ароманските и турските говори би можеле да укажеме уште на следниве неколку моменти:

— Во сегашнава етапа од развојот на нивната лексика се забележува затврднување на одделни позајмени елементи, што секако не значи дека во натамошниот развиток не би можеле да бидат изместени од употреба и заменети со други, поадекватни еквиваленти. Тоа би можеле да бидат зборови преземени од книжевните облици на албанскиот, односно на турскиот јазик. Така, на пример, наместо *armonika, boyler, vikend, kamin, laboratorija, marşal, sotsiyalizam, rak, çir* и ред други, што се употребуваат секојдневно, со ист изговор како и во македонскиот, би можеле да влезат во употреба соодветните лексеми, т.е. облици од турскиот книжевен јазик: *akordeon, şofben, piknik, şömine, laboratuvar, mareşal sosyalism, kanser, ülser.* Ист би бил случајот и со: *kancellari, zadrugë, birokrati/ja/, biro, akcija, veshtaçko gjubre,* кои се среќаваат во колоквијалниот јазик на албанското население кај нас. За овие, и низа други македонизми (од домашно или туѓо потекло), во албанскиот се наоѓаат соодветни термини: *zyrë, kooperativë, burokraci, byro, aksion, pleh kimik /mineral/ artificial,* и слично.

— Редица елементи од македонско потекло или примени преку македонскиот ги пополнуваат новосоздадените лексички празнини, кои под дејството на определени лингвистички фактори во моментов, не се пополнуваат со соодветни лексеми од домашно потекло или заемки од книжевниот јазик. Ова е посебно карактеристично за албанската и турската лексика.

— Предимното пополнување на лексиката преку заемање на „готови“ елементи е, инаку, специфично за говорите што се развиваат

во *островски* и *маргинални ареали.* Денес, меѓутоа, скоро сите современи јазици, некои во поголема, други во помала мера, исто така, прибегнуваат кон заемање и калкирање.

— И покрај ова, во нашата повеќејазична средина како да се забележува извесна, поизразена тенденција за внесување на поголем број алоглотски елементи. Оваа тенденција, според нашето мислење, не е само резултат на контактните процеси, туку повеќе се јавува како нужност, комуникативна потреба. Со цел комуникацијата да биде поинформативна и покомплетна, особено во одделни ситуации (во зависност од местото, времето, темата, соговорникот и слично), се прибегнува свесно кон заемките. Ова би била, се разбира, само една од причините за нивниот висок процент и фреквенција.

— Во ароманските говори кај нас паѓа в очи почестото заемање и калкирање на одделни синтагми и изрази. Сп.:

Avem *navikă* să mitihirisim *zbora* makedonikešti.
*Are razlikă* di mine pin la tine.
*Nu are smisla /vrska/ /*Крушево*/.*

Несомнено е дека честото преклучување од еден јазичен кôд (или подкôд) на друг, го олеснува преминувањето на лексичките и фразеолошките елементи од македонскиот во другите говори, особено во ароманските.

*

* *

Во врска со богатењето на лексиката на албанските, ароманските и турските говори, особено во случаи на албанските и турските, треба исто така да се укаже и на еден друг, мошне значаен момент. Можеме имено, да констатираме дека овие говори почнуваат да се развиваат во сè поинтензивни контакти со книжевните облици на нивните национални јазици. Овој конвергентен развој се јавува како резултат на широката училишна мрежа на мајчин (албански и турски) јазик и улогата на mass media. Преку овие средства, во лексиката на албанските и турските говори, почнуваат да се инфилтрираат лексеми од книжевната лексика. Имено, констатиравме:

а) паралелна употреба на елементи од *дијалектната лексика* (така, на пример, во турските говори во Македонија: *avtobus*, *bife kontsert*, *konferentsija*) и од *книжевната лексика* (*otobüs*, *büfe konser*, *konferans*) и

б) извесен свесен напор на „лојално" однесување кон мајчиниот јазик. Ова е особено карактеристично за најмладата генерација, особено за оние млади луѓе што се подготвуваат за просветна струка.

На мислење сме дека веќе може да се зборува и за одделни видови на диференцијација, што се јавуваат како резултат на дивергентниот (по однос на македонскиот) и на конвергентниот развиток (по однос на книжевниот албански и турски јазик). При ова, *возрасната* диференци-

јација игра позначајна улога отколку *социјалната*. Ова доаѓа оттаму што јазикот на помладите, особено на оние што се школуваат на својот мајчин јазик, сè почесто се оддалечува од јазикот на повозрасните.

Од не помал значај е според нас и фактот дека се развива јазичната свест и кај повозрасните. Тие се свесни за иновациите што стануваат во јазикот, и, не ретко, ги поврзуваат со измените во животот.

*

* *

На крајот можеме да заклучиме дека резултатите до кои дојдовме во нашиов реферат, иако добиени од анализа на еден не многу комплетен корпус (поради отсуство на дијалектолошки студии и речници на албанските, ароманските и турските говори кај нас), укажуваат несомнено на многу интензивни процеси, што се одвиваат во рамките на лексиката на анализираните говори на територијата на СР Македонија. Немајќи за цел да ги зарегистрираме сите позајмени лексеми, со оглед на тоа дека нивниот број кој постојано расте и не е релевантен, се потрудивме да установиме како тие се преземаат и како функционираат во новата средина. Би можело да и рече дека е создаден цел механизам за адаптација, особено кај категоријата глаголи. Исто така дојдовме до заклучок дека и динамизмот на процесите на архаизацијата на лексиката и механизмот на нејзиното подновување, се во сооднос со радикалните измени во материјалната и нематеријалната култура до кои доаѓа во нашава средина особено по Втората светска војна.

Индустриската асимилација и урбанизацијата, заедно со миграционите процеси во правец *село-град*, придонесуваат за богатењето на речничкиот фонд и нова реорганизација на лексичко-семантичките потсистеми на разгледуваните говори. Преку овие процеси истовремено се намалуваат како општествено-културните, така и јазичките разлики, првенствено во областа на лексиката.

*Блаже КОНЕСКИ*

# РУСКОТО ЈАЗИЧНО ВЛИЈАНИЕ ВРЗ МАКЕДОНСКИТЕ ТЕКСТОВИ ОД XIII—XIV ВЕК

Во последно време се засили изучувањето на руското влијание врз средновековните јужнословенски текстови. Притоа се привлекоа под внимание нови ракописи во кои се забележуваат траги на едно такво воздејство, а и се направија обиди за објаснување на историските околности при кои тоа се вршело. Тука во прв ред иде предвид нарасnatата потреба од пополнување на книжниот фонд во јужнословенските земји како и контактите потстакнати со емигрирањето на образовани луѓе. Сигурно дека не мала улога му се паѓа на присуството на руски монаси во Света Гора.[1]

За XIII век, еден краток преглед на досегашните изучувања на руското воздејство врз јужнословенската писменост направи О. Недељковиќ.[2] Дека почетокот на тоа воздејство треба да се бара во уште поранешно време покажа Павел Вискочил којшто утврди несомнени негови траги во Охридскиот апостол, текст од крајот на XII век.[3] Бидејќи тој текст имал глаголска предлошка, се јавува како можна претпоставка дека руското влијание нашло пат до македонските текстови уште дури била жива глаголската писменост, што нè води веќе кон почетокот на XII век. Може дури да се постави прашањето дали служењето со руски текстови не претставувало уште еден фактор што придонесол за дефинитивното заменување на глаголицата со кирилица на македонскиот терен.

Целата оваа материја бара понатамошни задлабочени изучувања. При овој случај ние би сакале само кон текстовите спомнати од О. Не-

---

[1] За историските рамки в. кај В. А. Мошин, *О периодизации русскоюжнославянских литературных связей X-XV* вв., Труды ОДВЛ, том XIX, Москва — Ленинград 1963, стр. 28 — 106. Сп. и Ђ. Сп. Радојчић, *Јужнословенско-руске културне везе до почетка XIII века*, Крушевац 1976, стр. 35 и 40; Б. Конески, *За руското влијание врз јужнословенските текстови од XIII-XIV век*, Opuscula Polono-Slavica. Munera linguistica Stanislao Urbańczyk dedicata, Wrocław 1979, str. 175—178.

[2] О. Недељковић, *Месецослов Трновског јеванђеља*, Зборник Владимира Мошина, Београд 1977, стр. 147—148.

[3] P. Vyskočil, *Rusismy v Apoštoláři Ochridském*, Slovo 30, Zagreb 1980, str. 7—15. Кон елементите што се посочуваат тука треба да ја придадеме и лексемата изокъ (име за м. јуни). Сп. N. Gošić, O nazivu ,,izokъ", Studia linguistica Polono-Jugoslavica, I, 1980, стр. 21—26.

дељковиќ да прибавиме уште два значајни текста од македонско потекло, во кои е одразено руското јазично влијание — Македонското евангелие на поп Јована (од XIII век, најверојатно од втората половина) и Станиславовиот пролог, препишуван во 1330 г. во Лесново (Североисточна Македонија).

Јасна трага од една руска предлошка е останата во Евангелието на поп Јована[4] со тоа што θ се заменува во тој текст со *ф*, а не со *т̄*, како што е обично во македонските стари текстови и во народниот македонски јазик.[5] Осамено останува: ѹоутꙑ 258, матьтана́ 259, вь витании 161, 163. Инаку: до виѳаниꙗ 35, вь виѳаниѭ 149. Сп. уште: ѳома 36, ѳеωд(о)ѹоꙋ 133, марѳꙑ 144, марѳѫ 144, марѳа 145, 146, голгоѳа (преправено од т) 214, Иосиѳь ωт(ь) аримаѳеѫ 212, 222, виѳлеωмь 262, 264, виѳлеомь 265, виѳлеома 264, виѳлеомѣ (преправано од т) 265. Во повеќе случаи ѳ е задржано: редовно м҃ѳа во заглавијата, марѳа 149, ѳома 186, 231, ѳомѣ (преправано от т) 292, аѳанаиль 231, ѳеклѣ 240, арѣѳѣ 246. Од следните графии се гледа дека се јавувала асоцијација меѓу ѳ и ф: ѳилипь 186 (инаку: филипъ 36, филипе 186), порѳирѫ 98.

Примерите што ги дадовме потекнуваат како од самиот евангелски текст, така и од синаксарните белешки кон него. При натамошното изучување на текстот, вклучително и на неговиот јазик, би требало, следствено, да се обрне особено внимание на трагите од руската предлошка што допреле до нашиов текст.

Засега ќе ги забележиме уште следните особености:

Второто полногласие е одразено во: жерьцемь 133, жерцоу 135, жеречскꙑ 142, 148, 150, 210, 211, 214, 216, 223, жеречскамь 142, 209.

Ерот е заменет во: скрежеть (Мар. скрьжеть) 115, 160, 251, наспрема скрьжещеть 139. На стр. 157 стои скръжетъ, но може да се види дека ъ е поправано од првобитното є.

Во неколку случаи имаме указание за мешање на у и ѫ : велбѫдѫ 74 (Мар. вєлбѫдоу), халгоуи (sic!) 113 (Мар. халѫгꙑ), и дадите прьстень нѫ рѫкоу єго 125 (во другите текстови : на рѫкѫ), противꙋ женицоу 157 (Мар. Зогр. противѫ, како што стои и во овој текст на стр. 160). Според тоа, во текстови што претрпеле руско влијание замената ѫ>у не може да биде показателна што се однесува до дијалектот на македонските препишувачи (мислиме на истата замена во северномакедонските говори).

Во лексиката, како посебно упадливи ги нотираме следните случаи. Со правь се преведува аминь на многу места во текстот (дваесетидва примера наспрема само четири со аминь). Освен тоа, го среќаваме правь како прилошки збор во овие фрази: правъ сѫдиль єси 238 (Мар. Лк VII 43 правѣ), глааше правь 139 (Мар. Мк VII 35 глаше чисто). Повеќе примери

---

[4] В. Мошин, *Македонско еванѓелие на ӣоӣ Јована*, Скопје 1954.

Страниците при примерите што ги даваме се означени спрема пагинацијата на текстот во тоа издание ,додека подолу местата од Станиславовиот пролог се посочуваат спрема пагинацијата на фотокопиите од тој ракопис што се чуваат во Библиотеката на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје.

[5] Сп. Б. Конески, *Јазикоӣ на Еванѓелиеӣо на ӣоӣ Јована*, Македонски јазик XXVI, 1975, стр. 18.

за преводот на аминь со правъ дава во својот речник Срезневски под право = правъ[6]. Интересно отстапување од другите евангелија од македонско потекло имаме на следното место: вънъзы ножь свои въ капи свою 202 (Мар. Јо XVIII 11 вънъзи ножь въ ножъницѫ). Примерите од староруските текстови ги дава Срезневски во I том на споменатиот речник под капь „χολεός, влагалище, ножны".

Станиславовиот пролог, обемен текст од преку 600 страници, на уште повидлив начин укажува на една постара руска предлошка[7]. Улогата на руската средина е изразена и во самата содржина на прологот, со тоа што се во него вклучени помени на руските светци: Борис и Глеб, кнез Мстислав, кнегиња Олга.

Како и во Евангелието на поп Јована, и во овој текст среќаваме случаи на адаптација на ѳ преку ф: фомаида 510, федоры 22, ѡт(ь) фивь 99, фивеискаго 227, фракии 464, 628 и др. Општо земено, ваквата адаптација се задржала во помалку познати имиња, додека во често употребуваните имиња таа била отклонета, така што се јавува замена со *т* или просто се задржува ѳ: тома 604, томы 500, мартынь — марѳына 31, атанасиа 495, афанасиа 504, теодосиѩ 533 и др.

Руска фонетска особеност содржи редовно повторуваната формула во почетокот на помените: въ тъж(е) ден(ь), каде по македонската традиција би се очекувало: тъжде.

На фрикативниот карактер на *г* укажува бележењето на името на рускиот кнез и светец Глеб како: хлѣбь 14, 417, 565 (повеќепати и во различни падежни форми). Скоро би рекол човек дека некој јужнословенски препишувач се постарал по слух да го фиксира рускиот изговор на необичното име, кое притоа во неговата претстава се вкрстувало со зборот хлѣбъ.

Редукцијата на неакцентираните вокали е одразена во графијата: въ Новагоради 383.

Руски елементи се забележуваат и во лексиката. Не навлегувајќи во некаква поисцрпна анализа, ќе забележиме само некои упадливи случаи: смоьци 411, оувѧслом 466, шестиѭ 439 (шесть = драг, стап), ошибати сѧ 488. Сп. го и изразот: дъждь идѣше 112 („паѓаше дожд"). Името на реката Дунав е дадено во руска форма: въ рѣкѫ доунаискѫѭ 223. Зборот *сосна* очевидно му бил непознат на препишувачот, којшто затоа го напишал погрешно во ваков состав: повѣшень выс(ть) на сосѣ 460.

Споменавме погоре за можното воздејство на руските текстови во процесот на заменувањето на глаголицата со кирилица во Македонија. Интересно е да се види дали и во однос на некои други посебности во пишувањето, освен оние што ги посочивме, може да се поаѓа од претпоставката за тоа воздејство. Една упадлива карактеристика на Еванге-

---

[6] И. И. Срезневский, *Материалы для словаря древнерусского языка* II. Спб. 1895.

[7] Ракописот не е издаден. Се чува во Архивот на Српската академија на науките и уметностите под бр. 53. Опис (и одломки) : Б. Конески, *Станиславовиот пролог*, Прилози на МАНУ, Одделение за лингвистика и литературна наука, II, 1—2, 1977, стр. 5—23.

лието на поп Јована е честата замена на ѫ со а во различни позиции (даждь слава 27, съврьша 14, събѫдат сѧ 40, ıашѫ 4, укориша 27 итн.). Се праша, дали тоа не можело да биде подбудено од фактот што препишувачот среќавал во рускиот текст со кој се служел случаи како: слоужать, лежаща, стоıа, принидоша, во кои а (ıа) стои на места каде што во македонската варијанта на црковнословенскиот се наоѓа ѫ. Ако еднаш се јавил таков стимул, тој можел натаму да се реализира и пошироко, независно од првобитните рамки. Веќе во Охридскиот апостол се забележуваат случаи на замена на ѧ/ѫ со а. Сп. на пример: мѫжа же и жены, за кое П. Вискочил забележува дека рускоцсл. форма мѫжа (ак. мн.) е оставена без промена, веројатно сфатена како ген. ед.[8] Подоцна, во времето кога било препишувано Евангелието на поп Јована, при извршената деназализација, замената на ѫ не се ограничувала само на некои контексти со посебна мотивација, ами се вршела многу пошироко. Тоа значи дека, ако е нашата претпоставка точна, руското влијание не се ограничувало само на пренесувањето на одделни елементи, ами можело да подбуди и некои нови појави во писмениот јазик на средината што примала.

[8]. P. Vyskočil, op. cit., str. 12.

*Благоја КОРУБИН*

# АПОЗИЦИЈАТА И ИДЕНТИФИКАЦИЈАТА НА ПЛАНОТ НА ИЗРАЗОТ ВО МАКЕДОНСКИОТ НАСПРЕМА ДРУГИТЕ СЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ

1. Неоспорен и очигледен факт е дека со поимот апозиција сè уште се опфаќаат повеќе и разнородни појави како членови или делови од членови на реченицата, дека тој поим, според тоа, не е сè уште во потребната мера научно прецизиран и разграничен. Затоа лингвистите се наоѓаат во ситуација да говорат за различни „апозициски групи", опфаќајќи ги сите нив со поимот апозиција врз основа на моменти од формален карактер, а во согласност со буквалното, строго терминолошки неопределено значење на зборот. И со самото третирање на апозицијата како супстантив (супстантивна, номинална фраза) во функција на атрибут — кое е денеска широко распространето и може да се каже доминантно — нужно се останува во тие граници зашто разликата меѓу атрибутот и апозицијата се сведува пак на чиста формалност.

Впрочем, некои лингвисти, кога говорат за апозицијата, даваат на еден или друг начин, да се види дека не се задоволни со ваков третман и дека потребата од попрецизно разграничување на појавите и строго терминолошко осмислување на поимот останува и понатаму пред лингвистичката наука. Од југословенските, на пример, Јован Вуковиќ, наоѓајќи се, при еден случај, исто така во ситуација само да констатира дека суштествуваат апозиции „разнога типа" ја дава претходно и, според нас, сосема основано, забелешката: „док ствар не буде дубље разјашњена".[1] Во една одамнешна дефиниција на Александар Белиќ, пак, „Права је апозиција понављање појма једном изреченог са друге тачке посматрања — и према томе не стоји у непосредној вези са њим"[2], јасно е изразено настојувањето, во правец на споменатата потреба, од сите тие разнотипни „апозиции" да се издели токму онаа што треба да се земе како „права", вистинска апозиција. Ја истакнуваме оваа дефиниција, зашто сметаме дека таа на свој начин — иако е овде предадена

---

[1] J. Вуковић, Sporni problemi u našoj srednjoškolskoj gramatici, Pitanja savremenog književnog jezika, Sarajevo 1975, sv. 5, стр. 159.

[2] Во врска со ова в.: Mustafa Ajanović, Apozicija, Pitanja savremenog književnog jezika, sv. 6, стр. 57—59.

со помошта на еден, од научна гледна точка, недоволно развиен и прецизен научен поимски апарат — и со самото тоа што нè упатува токму на оној тип апозиција што е од синтаксичкофункционална гледна точка суштествено различен од другите типови ја набележува основата за нивното научно разграничување, а заедно со тоа и за такво разграничување на атрибутот од апозицијата воопшто. На таа основа и понатаму се разработува ова прашање во, можеме да речеме, белградската лингвистичка школа.

Забележливи се во тој поглед и според нас во едни случаи наполно а во други во основата прифатливи и убедливи анализите и интерпретациите што ги дава Михаило Стевановиќ[3] на одделни „апозициски групи", а меѓу нив и на случаите на вистинската апозиција. Во однос на последниве за нас се прифатливи само во основата, во онаа општа, иако не сосема прецизна карактеризација на некои својства на апозицијата со кои таа суштински се изделува од другите „апозициски" типови. Зашто од примерите што ги анализира и што ги приведува тој за неа, како и многумина други, се гледа дека остануваат пак неразграничени, помешани два различни случаја, од кои едниот — ќе се обидеме тоа да го покажеме — треба да го најде своето место во атрибутивните типови на широко сфатената апозиција, а не во вистинската (на руски наречена „обособленное приложение"). Тоа може да биде резултат по наше мислење, прво, од пак и сè уште недоволно развиениот лингвистички поимски апарат со кој се вршат анализите — и второ, од полната синтаксичка омонимија што се јавува во овој случај во српскохрватскиот и во другите словенски јазици (освен во македонскиот и во бугарскиот благодарејќи на определениот член во нив). Врз разграничувањето на овие два случаја и го поставуваме тежиштето на ова наше излагање.

2. Би сакале, за таа цел, претходно да потсетиме на некои од таа гледна точка суштински својства на атрибутот што не ќе можеме да ги најдеме кај т.н. вистинска апозиција.

Атрибутот е дел, зависен член на номинална фраза (на номинален комплекс) чиј конститутивен член е носител на синтаксичката реченичкочленска функција. Тој доаѓа да определи некое својство, некој признак на поимот означен со именскиот збор како конститутивен член на фразата, т.е. има зависна, определувачка функција во нејзините рамки. Според тоа, атрибутивниот однос е однос на синтагматско ниво а не на реченичко Тој може да биде и на реченичко, но само кога е атрибутот претставен во именскиот дел на еден класирачки предикат. Впрочем атрибутивниот однос во синтагматска конструкција и се изведува по пат на трансформација од атрибутивнопредикативен однос во реченичка конструкција или, подобро речено, стои наспрема атрибу-

---

[3] М. Стевановић, *Савремени српскохрватски језик* (граматички системи и књижевнојезичка норма), II Синаткса, Београд 1974, стр. 52—65.

тивнопредикативен однос во реченичка конструкција со класирачки (вистински, целосен) предикат. Затоа и може да се преобразува тој пак во ваков однос, т.е. синтагматската конструкција во реченичка само со таков, класирачки предикат:

„Тој човек (човекот) е грешен" ⇄ „човекот што е грешен/грешниот човек".

Сите овие својства — како во рамките на номиналната фраза така и во рамките на реченицата — ги има и придавката и супстантивот кога е во функција на атрибут. Разликата меѓу едното и другото е тука од формален карактер:

„Тој човек (човекот) е грешник" ⇄ „човекот што е грешник"/„човекот грешник".

Атрибутот, според тоа, синтаксички може да се разгледува само од чисто предикативен аспект — како припишување или определување на признак (реченички или синтагматски), како експликација.

2.1. Ги нема тие својства, меѓутоа, именката во случаите на т.н. вистинска апозиција (на вистинско „обособленное приложение").

Вистинската апозиција, прво, не е дел, зависен член на номинална фраза, ами дополнителен, самостоен член на реченицата. Таа не доаѓа да определи некое својство, некој признак на поимот (предметот) чиј референт е претходниот супстантив со кој е соотнесена, ами како уште еден референт, кореферент — да придонесе за поточната идентификација и за поголемо истакнување на истиот предмет (денотат, реферат), и тоа по пат на подиректно упатување, укажување на него (тогаш е тука обично сопствена именка), или, описно, по пат на негова дополнителна карактеризација со истакнување на некое негово веќе познато, определено својство, на некој негов веќе познат, определен признак. Таа е во истиот оној однос кон предикативната основа, кон основниот глагол на реченицата во кој е и со неа соотнесениот супстантив (номинална фраза). Според тоа, вистинскоапозитивниот однос не е однос на просто синтагматско ниво, ами на реченичко, однос заснован на референцијална и синтаксичкофункционална идентичност на соотнесените супстантиви (номинални фрази) во реченицата.

Тој и таков однос на тие супстантиви во рамките на една сложена (удвоена, утроена итн.) реченичкочленска конструкција, земена на синтагматско ниво, и се изведува по пат на трансформација од посебен номинативно-предикативен однос во реченичка конструкција или, подобро речено, стои наспрема посебен номинативно-предикативен однос во реченичка конструкција со идентификационен предикат, во реченица од посебен кореферентен субјекто-предикатен тип. Затоа и може тој да се преобразува пак во ваков однос, т.е. сложената реченичкочленска конструкција, земена на меѓусинтагматско ниво, со апстрахирање на другиот дел на реченицата, во реченичка само со таков, кореферентно идентификационен предикат:

„Мадрид е престолнината на Шпанија" / „Престолнината на Шпанија е Мадрид" ⇄ „Мадрид, престолнината на Шпанија. , . " / „Престолнината на Шпанија, Мадрид, . . . " — за разлика од:

„Мадрид е престолнина на Шпанија" / „Престолнина на Шпанија е Мадрид" ⇄ „Мадрид, престолнина на Шпанија, . . ." / (Како) престолнина на Шпанија, Мадрид. . ."; или определено: „Мадрид што е престолнина на Шпанија. . ." (Мадрид престолнината, а не некој друг Мадрид) / „Престолнината на Шпанија Мадрид. . ." — каде што имаме пак чисто предикативен однос било на синтагматско било на реченичко ниво.

Според тоа, апозицијата може да се разгледува само на синтаксичко ниво и тоа од посебен номинативно-предикативен аспект, како кореферент (од номинативен аспект), кој реферирајќи истовремено и доуточнува и поистакнува — ономазиолошки, деиктички или описно — та затоа и како идентификација (од предикативен аспект).

Ќе се обидеме понатаму да го образложиме ова поконкретно и на други примери.

3. Ако сакаме сега да ги разграничиме јасно овие две разнородни појави врз основа на нивната суштинска а не формална разлика, тогаш треба случаите на т.н. вистинска апозиција да се најдат на една страна, надвор од границите на атрибутот, зашто тие не претставуваат атрибут, не барем чист, вистински атрибут, а сите други пак т.н. „апозициски" групи — на друга страна, во границите на атрибутот, не како апозициски туку како атрибутски групи.

Така, на пример, ако македонските номинални споеви (фрази) од типот на: *преселни птици, грабливи птици, појни птици* (и соодветните од тој тип во другите словенски јазици), *бела пченица* и др. такви претставуваат една атрибутска група, српскохрватските што стојат наспрема нив — *птице селице, птице грабљивице, птице певице* (. . .*певачице*), *пшеница белица* и др. — можат да претставуваат само друг тип атрибутска група, впрочем застапен во други случаи во сите словенски јазици. Во македонскиот, на пример, од тој тип се споевите: *игла шијачка, игла плетачка, машина шијачка* и др. — во кои втората компонента, поради нејзината атрибутска функција, од една страна, и нејзината омонимност со придавската форма „шијачки, плетачки" (во ж.р.: шијачка, плетачка), од друга страна, некои наши лингвисти ја третираа како придавка. За тоа можеле да повлијаат и соодветните српскохрватски споеви: шиваћа игла (машина), плетаћа (плетића) игла — во кои е определувачката компонента привдаски збор. Дека е во македонските таа исто така именка како и определуваната компонента, покажуваат дијалектните варијанти — *игла шијарка, игла плетарка* — а и самата нивна позиција во спојот (т.е. второто место, постпозицијата — та треба да се интерпретираат како: игла шијач, машина шијач, игла плетач):; понатаму, за тоа можела да придонесе можноста и присутноста на овие споеви во македонскиот јазик и со придавски атрибут, кој е омонимен со именскиот: *шијачка игла* (. . . *машина*), *плетачка игла* — што говори овде за една можна игра на атрибутот: да се префрла од придавската форма во именска и обратно, без да го менува своето својство на зависен член на спојот, на вистински атрибут.

3.1. Но од овие случаи во тој поглед не се разликуваат суштински ни именските спови од типот на:

а) *лекар интернист* (во референцијална употреба секогаш определено, со член во македонскиот јазик: *лекарот интернист*) — т.е. лекар(от) „што е интернист", *куче(то) птичар* — т.е. куче(то) „што е птичар", „што лови птици" итн.; такви се, да речеме, и руските: царубийца, инженер-водник, рабочий-передовик, студент-отличник, корабль-пират итн.:

б) *Павлов порфесорот* (Павлов „што е професор" — а не некој друг Павлов), *Никола попот* (Никола „што е поп"), *Репин уметникот* (на руски: Репин-художник) итн. — и обратно, со изменет редослед на компонентите, кога тие си ги разменуваат и улогите:

*Професорот Павлов* (професорот „што се вика", „што го носи името" Павлов), *попот Никола* (попот „што се вика" Никола) итн.

Овие споеви се секогаш со референцијална употреба, затоа што е едната компонента лична именска ознака, т.е. сопствена именка (именска фраза). Оттука и општата именка ((професорот, попот итн.) е со определен член било да е во функција на независна, конститутивна, определувана, било на зависна, определувачка компонента на спојот.

Кога во ваквите случаи општата именка се појавува во македонскиот јазик без член (*професор Павлов, поп Никола*), таа станува дел од личната именска ознака.

б), а) Според тоа овде би дошле и споевите од типот на:

*градот Прилеп* (градот „што се вика", „што го носи името" Прилеп), *хотелот „Москва"* (хотелот „што се вика", „што го носи името" Москва), *романот „Мајка"* — итн. би дошле и други такви и слични спови што ги наоѓаме грижливо подредени во граматиките — во партијата за апозицијата — или во разни трудови за неа, а кои не наоѓаме за потребно да ги приведуваме овдека.

4. Од кажаното (под точка 3 и 3.1) се гледа дека се придружуваме кон оние лингвисти што определувачките супстантиви во разните споеви од типот на претходните ги третираат просто како видови на атрибутот за да ги разграничат појасно од случаите на вистинската апозиција. Од југословенските тоа го прави со поизразито истакнување Михаило Стевановиќ[4]. Не се придружуваме наполно кон нив меѓутоа кога и таа т.н. „вистинска" апозиција („обособенное приложение") ја третираат, и покрај тоа, сепак како определба (одредба) — и самиот М. Стевановиќ пишува: „Апозиција је одредба самосталних речи којом се казивањем још неког имена с новом особином одређује већ одређени појам, уз чије име се употребљава"; или: „И апозиције су одредбе самосталних речи, најчешће именица", со таа одлика, според него, што се тоа определби (одредби) „на веќе определени (одредени) поими"; или дека „атрибуту и апозицији заједничко није ништа друго него служба одређивања самосталних речи, само што атрибут одређује неодређене,

[4] Цит. дело, стр. 58—62.

а апозиција већ одређене појмове“[5]. Не се придружуваме кон нив кога, врз основа на тој третман, некои обособени определби, всушност номинализирани конструкции од чисто атрибутивно-предикативен карактер, ги земаат пак како „вистинска“ апозиција, ги вклучуваат во неа, ги изедначуваат со неа само затоа „што се додаваат дополнително кон веќе определени поими“.

Не се придружуваме затоа што „вистинската“ апозиција, како што наспоменавме веќе, и не е определба, не е барем чиста определба (со чистата определба само се определува или се припишува признак; како таква, таа не може да биде референт, односно кореферент ни кога е обособена); што „вистинската“ апозиција е исто така „самостоен збор“, самостоен супстантив (номинална, супстантивна фраза), кој не е во потчинет синтагматски, туку во меѓусинтагматски однос со — да избрзаме малку со кажувањето на тоа — *претходниот* супстантив (номинална, супстантивна фраза); што таквите обособени определби од атрибутивно-предикативен карактер во словенските јазици (освен во македонскиот и во бугарскиот) се само омонимни со нивните апозициски соодветства, кои се одликуваат, од една страна, со својата сосема различна синтаксичка функција, а, од друга, и заедно со тоа, што имаат и номинална функција, каква што не може да има чистата определба, атрибутот.

4.1. Да ја земеме на српскохрватски следнава реченица (откај М. Стевановиќ).

„Мој прадјед, глава куће, звао се Антун“.

Што претставува номиналниот спој „глава куће“ во оваа реченица, од каков реченичкочленски карактер е тој: од апозитивен или од атрибутивен? Преводот на македонски на истата реченица може да биде двоен токму во однос на тој спој — „*глава* на куќата“ и „*главата* на куќата“ — во зависност од случајот, од комуникативната намера на соопштувачот, која во македонскиот јазик добива и формален маркант на планот на изразот — членот (во едниот случај: глава — во другиот: главата), исто и во бугарскиот, додека во другите словенски јазици имаме тука синтаксичка омонимија. Оваа двојност во преводот покажува дека спојот што е во прашање може да се интерпретира на два начина согласно со неговиот реален статус во реченицата: и како апозитивен и како атрибутивен (обособен) дел на реченицата.

4.2. Кога е апозитивен, во македонскиот јазик конститутивниот дел на тој спој (на таа фраза) е определен, членуван:

„Мојот прededо, *главата* на куќата, се викал Антун“ —
(не: „. . . , *глава* на куќата, . . .“).

Реченичкиот член „главата на куќата“ има овде иста синтаксичка функција со членот „мојот прededо“ — имаме работа, значи, со две единици од исто ниво. Заедно со тоа, истовремено, тој ја има со него и истата номинално-референцијална функција: го именува по-

[5] Цит. дело, стр. 52, 53, 54.

вторно и на друг начин истиот предмет (реферат) и повторно, на друг начин, реферира за него, се јавува како втор негов референт ((референд), т.е. како кореферент (кореференд). Именувајќи и реферирајќи, меѓутоа, тој истовремено го поточнува него со тоа што кажува и некои негови веќе дадени и определени својства, кои со првиот референт не се означени, и придонесува за неговата идентификација — всушност на тој начин ја врши таа идентификација.

Во таа смисла тој е и определба, но не чиста определба, туку *полуопределба*. Оттука и неговиот полуноминативен и полупредикативен карактер. неговата двојна природа која ја има токму како вистинска апозиција. Таа двојна природа на апозитивниот реченички член и однос ја наоѓаме во самата реченица од која би бил тој како таков дериван, т.е. наспрема која стои, а која претставува реченичка конструкција од посебен, идентификационен тип. На македонски јазик таа реченица ќе гласи:

„Мојот прededo е *главата* на куќата" (: „Мојот прededo, *главата* на куќата,...") — (не: „..., *глава* на куќата").

Овде немаме чист, целосен предикат — припишување на признак, карактеризација, експликација, ами идентификација со помошта на определен, веќе даден како припишан, признак. Членовите на реченицата овде се во заемна импликација, се имплицираат еден со друг, како што се имплицираат апозицијата и претходниот член со кој е таа меѓусинтагматски соопднесена. Само од гледна точка на комуникативната перспектива на реченицата, позицијата на вториот член може да се земе како предикатна, но не класичко предикатна, туку идентификационо — референцијална и *полупредикатна*. Значи, од гледна точка на правецот, на односот: $A \rightarrow A_1$.

Во зависност од комуникативната перспектива на реченицата, т.е. од комуникативната намера на соопштувачот, реченичките членови можат и да си ги заменат местата. Но тогаш ќе се измени и правецот на односот меѓу нив: $A_1 \rightarrow A$. Токму со оглед на неговата двојна, идентификациона природа: $A \rightleftarrows A_1$.

Истото го имаме и во апозитивниот (меѓусинтагматски) однос. Соопднесените членови и во примерната реченица можат да си ги заменат местата, при што таа ќе го добие следниов вид:

„*Главата на куќата*, мојот прededo, се викал Антун".

Нема зошто, меѓутоа, да сметаме дека сега апозицијата се префрлила од постпозиција во препозиција, останувајќи си пак апозиција. Напротив, со оглед на прикажаната природа на овие реченички членови може да се смета само дека сега е апозиција спојот (фразата) „мојот прededo", дека во овој случај тој ја презема апозитивната функција: да кореферира, да биде втор референт, да поточнува и на тој начин да ја врши идентификацијата. Од тоа произлегува дека апозицијата е секогаш во постпозиција или, подобро речено, линеарно е секогаш втора итн. по ред — или обратно: линеарно втората единица е таа што е апозиција.

4.3. Кога е именскиот спој „глава куће“ во примерната реченица на српскохрватски од атрибутивен карактер, во македонскиот јазик неговиот конститутивен дел (именката: глава) — засега да се задржиме само на тоа — е неопределен, нечленуван:

„Мојот прededo, *глава* на куќата, се викал Антун“ —
(не: „. . . , *главата* на куќата, . . “).

Тој тогаш нема иста синтаксичка функција со членот „мојот прededo“, ниту ја има номинално-референцијалната функција на последниов, ами доаѓа во реченицата — не да кореферира за истиот предмет (реферат) чиј референт е субјектниот спој, туку како додатен, втор и обособен атрибут, да му определи, да му припише, предикативно, на тој предмет уште еден признак. Спојот „глава на куќата“ ни се претставува во овој случај како полуреченичка, номинализирана конструкција од номинативно-атрибутивен тип, но со скриена предикација (не: полупредикација), и тоа од класирачки карактер. Сега, според тоа, не се работи за две единици од исто ниво: едната — „мојот прededo“ — е субјектно употребена и, како референт, со конкретно значење, а другата — „глава на куќата“ — е предикатно употребена и, како атрибут, со пропозитивно значење, што не е случај со апозицијата.

Затоа, како реченички член, спојот „глава на куќата“ и се сооднесува со додатна, вметната реченица со класирачки предикат: „Мојот прededo — кој бил *глава на куќата* / (а) тој бил *глава на куќата* — се викал Антун“.

Со таков предикат е и реченицата од која би бил деривиран, т.е. наспрема која стои овој реченички член, или членскиот однос меѓу реченички сооднесените спои, а која на македонски ќе гласи:

„Мојот прededo е *глава на куќата*“ (: „Мојот прededo, *глава* на куќата. . .“) — (не: „. . . , *главата* на куќата“) —

каде што имаме чист целосен предикат — припишување на признак, карактеризација, експликација.

Во зависност од комуникативната перспектива на реченицата, реченичките членови можат и овде да си ги заменат местата и без да се измени правецот на нивниот однос: $A \rightarrow A_1 / A_1 \leftarrow A$.

Ако тоа го дозволува смислата на соопштувањето, на самата реченица, тоа може да стане и меѓу сооднесените членови во реченици како примерната. Така, во неа, во малку подруг вид, „глава на куќата“ може да се најде и во препозиција, пред „мојот прededo“:

„*Глава на куќата* / *Како глава на куќата* — мојот прededo го имал последниот збор во решавањето на секое важно прашање“.

Но со тоа не настанува никаква промена во нивниот реченичко-членски однос и карактер: „мојот прededo“ е пак субјект во реченицата, а „глава на куќата“ — пак обособена номинализирана додатна конструкција од атрибутски карактер, обособен предикативен атрибут. Правецот на нивниот однос си останува пак ист.

5. Можеме да приведуваме ред вакви примери со реченички обособен член (именски спој), кој во словенските јазици, освен во македонскиот и во бугарскиот, не ја покажува, поради омонимијата, сосема јасно својата природа: дали е таа вистински апозитивна или, пак, атрибутивна. Можеме само да оцениме или да се досетуваме, да ја откриваме комуникативната намера на соопштувачот од смислата на реченицата, од контекстот итн., до колку тој не се послужил и со други, дополнителни средства за да ја изрази појасно.

На пример, во руската реченица: „*Он вечный бродяга*, нигде не останавливался надолго" — по смислата можеме да погодиме дека номинализираната конструкција „вечный бродяга" е во неа, како член, од предикативноатрибутивен карактер, па да ја преведеме на македонски: „*Тој, вечен скитник*, никаде не се задржуваше за долго" (како таков овој член може да дојде и во препозиција, без да го измени својот карактер: „Вечен скитник, тој нигде не. . ." — (како што е приведена оваа реченица во „Русская граматика", II, Москва 1980, стр. 184: „Вечний бродяга, он нигде не. . .") . Сепак тоа не значи дека во определена ситуација не може да биде таа и од вистински апозитивен карактер, т.е.: „Тој, вечниот скитник. . ." (кого веќе го знаеме како таков, за кого тоа својство може да се земе како дадено, познато, и да се употреби спојот номинално-референцијално, како кореферент и идентификатор).

Исто така и во српскохрватската реченица (откај М. Стевановиќ): „Знали су да је Салко заљубљен у Марту, *најлепшу цуру* у Беглуку" — на македонски: „Сите знаеја дека е Салко вљубен во Марта, *најубавата девојка* во Беглукот". Но сосема е можна овде и јасна атрибутивна употреба на спојот „најлепшу цуру", кој во тој случај на македонски би гласел: „. . . , *најубава девојка* во Беглукот" (при што тој би дошол во јасен соодност со дополнителна, вметната реченица со класирачки предикат: која е *најубава девојка* / а таа е *најубава девојка* во Беглукот).

Во таква јасна предикативноатрибутивна употреба се подвлечените делови во следнава реченица (пак откај М. Стевановиќ), дадена меѓу примерите за вистинската апозиција: „*Вредан и сналажљив мајстор*, он је ускоро дошао до лепе зараде" — и со размена на местата, без измена во реченичкочленскиот карактер: „Он, *вредан и сналажљив мајстор*, ускоро је дошао до лепе зараде" — на македонски, се разбира, во неопределена форма, без член: „Тој, *вреден и снаодлив мајстор*, набргу дојде до убава заработка".

Може ли да се говори за еднородни предикати, на пример, во една ваква новинарски информативна реченица:

„Састанку је присуствовао и председник Друштва писаца, *аутор награђеног романа, Никола Станковски, учесник у НОР-у и члан саме редакције*".

Според нас, споевите „аутор награђеног романа" и „Никола Станковски" најприродно е да се сфатат како реченички членови од вистинскоапозициски карактер (та првиот ќе се преведе на македонски: „авторот на наградениот роман" — значи, со член, а вториот е оно-

мазиолошки определен); понатамошните два споја, меѓутоа, како членови од чисто предикативноатрибутивен карактер (на македонски ќе се преведат во неопределана форма: „учесник во НОВ и член на самата редакција"), т.е. не се јавуваат како кореференти, туку како експликации (експликатори).

Секој посериозен преведувач од другите словенски јазици (освен од бугарскиот) на македонски не може да не ги почувствува ваквите реченичкочленски конструкции како посебен проблем во преведувањето, да не ја почувствува потребата во ред случаи од подлабоко вникнување во смислата на реченицата, во контекстот и ситуацијата — за да ја открие, просто да ја одгатне (дешифрира) комуникативната намера на соопштувачот, на авторот на текстот, и да го сфати карактерот на реченичкиот член, кој во македонскиот јазик треба да ја добие соодветната форма на планот на изразот — со член, определена, апозитивна, или без член, неопределена, предикативноатрибутивна.

Пред преведувачот на српскохрватски јазик, на пример, тоа не се поставува како проблем — тој проблем се остава за читателот. Наспрема срхр. удвоен спој како дел од реченица, на пример: „Атина *учитељица* слободе..." — во македонскиот јазик, се можни два, во зависност од интерпретацијата што ќе ја добие вториот спој: *учителка* на слободата/*учителката* на слободата; исто така наспрема: „Цицерон, *оратор* римски..." — *оратор*/*ораторот* римски (ако го имавме ова на француски, како: Ciceron, l'orateur romain — на македонски ќе се преведеше без колебање: „Цицерон, *ораторот* римски..." но: le lion, terreur des forets — ќе се преведе со неопределена форма: лавот, *страв и трепет* (*стравотија*) на шумите; ако беше на српскохрватски: лав, *страх и трепет* (*страва*) *шума* — ќе се појавеше пак можноста за двојна интерпретација).

5.1. Меѓутоа должни сме овдека да укажеме уште на едно нешто кое досега намерно го одбегнувавме заради појасно истакнување на разликата меѓу вистинскоапозитивните и атрибутивните реченичкочленски номинални споеви (фрази). Имено синтаксичката омонимија кај овие случаи во другите словенски јазици освен во македонскиот и бугарскиот не е наполно одбегната ни во последниве. Таа е само во една добра мера ограничена во нив зашто апозицијата е секогаш определена (со член или ономазиолошки), но атрибутот, општо земено, не е секогаш во неопределена форма, ами може да се појави и во определена. На пример, атрибутот од една реченица како следнава:

„*Нашиот учител* Тодор замина на летување" — може, таков каков што е, во определена форма, и да се обособи: „Тодор, *нашиот учител*, замина на летување".

Како ќе ги разликуваме овие случаи од вистинскоапозитивните, бидејќи, ете ја сега и во македонскиот јазик синтаксичката омонимија? Со ова прашање како да дојдовме пак на почетната точка, како да се завртивме во круг, или барем до една точка на која, од јазичнопрактичен аспект, одговорот испаѓа ирелевантен. Не е случајно, значи, ни тоа што е толку распространето сфаќањето на апозицијата како посебен вид

атрибут, изразен со супстантив (супстантивна, номинална фраза). Сепак сметаме дека, од научна гледна точка, не може да биде занемарена разликата за која станува збор во ова наше излагање, не може да се одбегне тој одговор. А тој се состои, според нас, во одговорот на прашањето: дали е односниот реченички член (овде: *нашиот учител*) употребен кореферентно или предикативноатрибутивно? Значи, тоа пак зависи од комуникативната намера на соопштувачот. Неа ќе ја откриеме пак со помошта на смислата на реченицата, на контекстот и на целата конкретна ситуација за даден случај, а можно е понекогаш и да не ја откриеме наполно (јазикот не е толку совршено средство на комуникација, не барем секогаш и секаде, во секоја манифестација на секој негов носител).

За да биде референтно (кореферентно) употребена, фразата во приведената реченица треба да стекнала статус (и способност) во јазичната комуникација на дадена, потесна или поширока, или сосема широка средина во дадени услови и даден момент на самостоен именувач (определувач) на односниот поим, предмет (реферат); треба, значи, да претпоставиме една ваква ситуација: дека за луѓето на кои им соопштувам — фразата „нашиот учител“ именувачки-кореферентно станала рамносилна на тој определен „Тодор“ (за кој зборуваме), дека тие знаат веќе оти „Тодор е нашиот учител/ „*Нашиот учител* е Тодор“, и никој друг, а не само оти „Тодор е *наш учител*“ / „*Наш учител* е Тодор“, покрај уште некој друг или некои други што се, исто така, наши учители. Само во таков случај можеме да го интерпретираме тој член како вистинска апозиција. Затоа и се случува да се појавува таквиот член како јасна апозиција (кореферент) кога е со него означено некое трајно, општопознато, утврдено својство на односниот предмет (цар, крал, император, претседател, престолнина и сл.). Меѓутоа, не е трајноста, и временскиот параметар воопшто, основното овде — тоа е само еден услов повеќе за да го стекне фразата споменатиот статус во комуникацијата; основното е општопознатоста, утврденоста на својството, макар и за момент, макар и за определена ограничена средина — кога и во која се комуницира; основното е дали има услови и дали има можност во определен момент да го земе својството како такво соопштувачот, дали на комуникативен и на прагматичен план во определени граници се создадени тие услови.

Инаку, во друга ситуација во која би било необично, во која не се присутни условите да се идентификува „Тодор“ со „нашиот учител“, последново може да се сфати само како експликација, како определување (припишување) на својство, како атрибут. Во таков случај реченичкиот член за кој станува збор (како обособен) треба да се сфаќа и да се чита во реченицата на следниов начин:

„Тодор, нашиот учител (Тодор), замина на летување“.

Според тоа, би можеле да заклучиме со следново: за разлика од атрибутот, апозицијата (вистинската) е референцијално-функционален двојник на реченичкиот член со кој е доведена во однос, кој (двојник)

во тоа својство, а во согласност со комуникативната намера на соопштувачот, доаѓа да придонесе за поголемо истакнување или за поточна идентификација на референтот (денотатот) на претходниот супстантив (супстантивна, номинална фраза), и тоа по пат на подиректно упатување на него (тука е обично сопствена именка) или, описно, по пат на дополнителна негова карактеризација, земена како веќе позната, како второ негово именување (определување).

Оттука апозицијата не би била посебен вид атрибут изразен со именка, туку, всушност, посебен вид реченички додаток (член). Со оглед на тоа, пак, што се опира на посебна синтаксичка функција, апозицијата не треба да се меша со синонимијата.

*Борис МАРКОВ*

## О ВЫРАЖЕНИИ РОДСТВЕННЫХ ОТНОШЕНИЙ В СОВРЕМЕННЫХ СЛАВЯНСКИХ ЯЗЫКАХ

При сопоставлении с другими европейскими языками выражение родственных отношений в современных славянских языках в основном характеризуется большей разновидностью. Однако тенденция к упрощению упомянутых отношений обнаруживается, в большей или меньшей степени, и в современных славянских языках. Это в основном обусловленно более интенсивным темпом современной жизни, а также контактами с языками, где выражение рассматриваемых отношений вообще отличается значительной упрощенностью (ср. франц. *oncle* англ. *uncle*). Само выражение родственных отношений обычно осуществляется при помощи особых терминов, реже описательно, ср. схорв. *brat od strica* (*tetke, ujaka*) 'двоюродный брат'.

Общую классификацию терминов этого типа можно провести в зависимости от наличия или отсутствия кровного родства[1]. Исходя из этого признака, можно выделить две основные группы: А) термины, выражающие кровное родство и Б) термины, выражающие „приравнивание неродствeных людей к родственным" (Трубачев, там же). Ети две основные группы в свою очередь подразделяются на подгруппы, характеризующиеся определенными особенностями.

Обращает на себя внимание тот факт, что подавляющее большинство терминов как первой, так и второй основной группы относится к общеславянской лексике. Это не могло не отразиться на близости славянских языков в области упомянутой лексики. Характеризуясь близостью в выражении родственных отношений, современные славянские языки все же отличаются, в большей или меньшей степени, некоторыми особенностями. В данном случае расхождению между ними, на наш взгляд, способствовали следующие факторы: а) степень сохранения общеславянской лексики, б) степень упрощения выражения родственных отношений, в) изменение или расширение семантики отдельных терминов, служащих для выражения упомянутых отношений,

[1]) В данном случае придерживаемся в основном классификации О. Н. Трубачева: *„История славянских терминов родства,* АН СССР, Москва, 1959.

г) выделение новых аффиксов или новых образований с функцией выражения родственных отношений и д) укрепление заимствований, которые вытеснили имевшиеся термины для выражения родственных отношений. Часть упомянутых факторов взаимосвязана или взаимообусловлена. В современных славянских языках это отражется следующим образом.

### А. *Термины, выражающие кровное родство*

Исходя из степени кровного родства, термины этой группы можно разделить на следующие подгруппы: а) названия отца, матери, ребенка, сына, дочери, брата, сестры; б) термины, обозначающие прямое родство по нисходящей линии — *внуки, правнуки*, по восходящей линии — *дед, бабка*; в) названия *дяди, тетки* (по отцу, по матери); г) названия *двоюродного брата, двоюродной сестры*; д) зазвания *племянника* (племянницы).

#### а) **Названия отца, матери, ребенка, сына, дочери, брата, сестры**

По отношению ко всем терминам, служащим для выражения родственных отношений, эта группа терминов[2] в современных славянских языках сохранилась лучше всего. Сохранив почти полностью термины этого типа, славянские языки в данном случае отличаются друг от друга главным образом фонетическими особеностями, наличием определенных суффиксов, значительно реже расширением или сужением семантики некоторых терминов или наличием других слов вместо общих (унаследованных) терминов. Более существенные отличия заметны преимущественно в терминах *отец* и *ребенок*. Ср.:

Ст. -слав. *otьcь*, русск. *отец* „1. — 4. "О и *батя* прост., *батюшка* „1. То же, что отец (устар.) .2. Ласково-фамильярное обращение. 3. Обращение к священнику" О, блр. *бацька*; церк., уст. *айцец* ККГ, укр. *батько*; (редко) *отець* К, польск. *ojciec*, н.-луж. *wośc* и *nan*, в. -луж. *wótc*, *woćec* и *nan*, чешск. и слвц. *otec*, словен. *oče*, схорв. *otac*, мак. *тайко*, *отец* „арх. само како црковна титула" Р, болг. *баща*, *тайко*, *отец* „зв. п. *отче*, мн. ч. *отци*. . . (о духовных лицах); отцы, предки" Ч.

Ст.-слав. *dětę* „infans, Kind", рядом с которыми употреблялись синонимичные термины *čędo* „Kind" S, *otrokъ* „Knabe, Kind, Knecht, Diener" S, др. -русск. *робя* F, русск. *ребенок* „Мальчик или

2) „Обозначения родственных отношений входят во всех языках мира безусловно в состав наиболее древнего языкового класса. Такие слова, как *мать, отец, сын, сестра* и т. п. составлю ядро основного словарного фонда" А. Исаченко, *Индоевропейская и славянская терминология родства в свете марксистского языкознания*, Slavia, R. XXII, Praha, 1953, S. 1, стр. 45—80.

девочка в раннем возрасте, до отрочества“ О, *дитя* „1. Маленький ребенок (устар.). 2. перен. . . .“ О, *отрок* (устар. и ирон.) „Мальчик подросток в возрасте между ребенком и юношей“ О, *чадо* (стар. и ирон.) „Дитя, ребенок. . .“ уменьш. *чадушко*“ О, блр. *дзіця, дзіцяня* ККГ, укр. *дитина, дитя* и *отрок* „1. уст. підліток; 2. ист. отрок“ К, *чадо*, уст., польск. *dziecię* styl. и *dziecko*, др. -польск. „*czędo* F, н-луж. *źěśe*, *gole* Š,в.-луж. *dźěćo* Ja, чешск. *dítě*, *robě*, ср. и чешск. стар. *čad, čád* „Мальчик, юноша“ F, слвц. *dieťa*, словен. *dete*, *otrok* „dete, čedo“ Šk, сербохорв. *dete*, *čedo*, мак. и болг. *дете*, *чедо*.

Из терминов со значением ребенка во всех современных славянских языках, в большей или меньшеи степени, сохраняется термин с основой *dět-*, в то время как другие названные термины характеризуют в основном отдельные группы славянских языков. Сам термин *čędo* с живым употреблением встречается в трех южнославянских языках — в сербохорватском, болгарском и македонском, ср. мак. „1. син или ќерка, дете, рожба. 2. својско, нежно обраќање на постар човек кон дете или кон помлад човек“ Р. В. данных языках термин *čędo* оставил свой след и в термине *братучед*, болг. *братовчед*, *-ка* „двоюродный брат, сестра“. Кроме упомянутых языков, термин *čędo* в известной степени сохраняется также в русском, ср. *чадо* (стар. и ирон.) „Дитя, ребенок“ О, где закрепился под влиянием церковнославянского языка, и в украинском языке, в котором также выступает как устаревший и с оттенком иронии.

Употребление термина с основой *rob-* ограничено в русском (*ребенок*) и чешском языке (*robě*). Что касается термина *отрок*, он с живым употреблением сохраняется главным образом в современном словенском языке, в то время как в русском и украинском является устаревшим. Редким новообразованием, характеризующим верхнелужицкий язык, является синоним *gole*.

В смысле употребления обращает на себя внимание также термин *отец*, который в некоторых современных славянских языках мало употребителен. В украинском языке рядом с ним встречается термин *батько*, от которого образован ряд новых слов (ср. *батківский*, *батківство*, *батківщина*). В белорусском точно также преобладает термин *бацька*, в то время как *айцец* в словаре отмечен пометкой „церк., уст.“ ККГ. Ограниченным употреблением термин *отец* характеризуется в болгарском и особенно в македонском языке, ср. „арх. само како црковна титула “Р (С этой функцией все же более распространен термин *дедо*, который в говорах вообще преобладает или является едино возможным). С другой стороны, в лужицких языках рядом с унаследованным термином (ср. *wótc, wośc*) выделился синонимичный термин *nan*.

*Трајко СТАМАТОСКИ*

# НЕКОИ ПОКАРАКТЕРИСТИЧНИ АНТРОПОНИМИСКИ СУФИКСИ КАЈ ЈУЖНОСЛОВЕНСКИТЕ НАРОДИ

Македонците засега немаат некој поцелосен речник на личните имиња, иако богат материјал од македонската антропонимија е објавуван уште во минатиот век, а се располага и со прецизни и подробни пописи на даночните обврзници почнувајќи од XV век и со богати манастирски поменици приближно од истото време. Се разбира, добар материјал има и од пред тоа време, забележан во разни хроники, повелби и и сл. Сега во македонскиот лингвистички центар се работи на *Речник на презимињата кај Македонците* (со етимолошки толкувања), кој ќе претстави природно и добар дел од личните имиња употребувани во минатото. А кога се знае дека презимето кај Македонците е релативно нова појава и дека немало и нема официјални („пасортни") лични имиња што можеле да ја попречат понатамошната еволуција, треба да се очекува дека овој Речник ќе претстави голем дел од дериватите на одделни лични имиња и речиси целокупниот антропонимиски суфиксален репертоар. Покрај тоа, на располагање стојат и картотеки на микротопонимијата од поголем дел на етничка Македонија, така што може да се користи и антропонимискиот материјал одразен во неа.*

Овој фонд на лични имиња употребувани од Македонците низ векови дава добра можност за споредување со материјалот кај другите јужнословенски народи веќе претставен во одделни нивни студии и посебно во антропонимиски и други речници[1]. Колку и овие речници да не ја одразуваат наполно фактичката состојба на именскиот репертоар то ест да не се целосни (секако има нерегистрирани лични имиња од разни причини), тие се многу драгоцен показател бидејќи сепак го покажуваат во голема мера ова благо.

---

* За нашиов труд се користеше, во најголем дел, материјалот од картотеките на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" — Скопје.

[1] Мислиме, пред сè, на речниците на Стефан Илчев, *Речник на личните и фамилни имена у Българите*, София 1969 и на Милица Грковић, *Речник личних имена код Срба*, Београд 1977. Во првиот речник, без никакво ограничување, е внесен и македонски материјал. — Понатаму во текстот, секогаш кога се споменуваат овие автори, се мисли на овие нивни трудови.

Добро е познато дека не секој народ, ами дури и потесни средини имаат свои специфичности во именувањето — не само свој именски репертоар, ами и свој спектар на антропонимиски суфикси. Секој суфикс, понатаму, има свој ареал: во едни региони е многу продуктивен, во други неговата употреба е ограничена, а во трети — тој отсуствува. Добро е кога би можело, врз основа на пообемен материјал, да се изделат основните зони во кои преовладува одделен суфикс и да се определат барем неговите географски координати, зашто во антропонимијата тешко се изведуваат прецизни изоглоси. Тоа треба да послужи како ориентација во материјалот па ономастичката анализа да ги согледа и културните процеси, а не само лингвистичките. Овие појави треба да се проучуваат компаративно, зашто нудат драгоцени податоци за историјата на јазикот, за меѓујазичните контакти, за историјата на народите воопшто.

Веќе имаме покажано, врз основа на материјал од манастирски поменици, пописи на обврзници и разни други записи, дека еден дел двочлени имиња, толку карактеристични за Словените по идењето во нашиве краишта, многу брзо биле напуштени. Така, до XVI век се забележани дури 112 имиња со втора компонента *-слав* (*-сав*), 51 со *-мир*, 11 со *-вој*, 6 со *-мил*, 5 со *-рад*, а само по едно име со компонентите *-боī*, *-бој*, *-бор*, *-брад*, *-īлав*, *-дан*, *-дар*, *-драī*, *-жив*, *-зор*, *-љуб*, *-мисл*, *-ūолк*. За суштествувањето на сложените имиња со втора компонента *-бил*, *-буд*, *-вар*, *-веш̄*, *-виш̄*, *-īод*, *-īосш̄*, *-дал*, *-дед*, *-жел* и др. узнаваме само од податоци што се зачувани во топонимијата[2].

Карактеристично е дека од XVI век па наваму се намалува постојано употребата на сложените имиња од горниот тип, дури и на тие на *-слав* и *-мир*. Таква, меѓутоа, не е состојбата и кај другите јужнословенски народи. Кај Србите и Црногорците, па и кај Хрватите, тие и денеска имаат добра фреквенција.

Одделни суфикси немаат целосна, непресечена зона на употреба. Суфиксот *-ек*, на пример, се среќава во две регии на балканскиве простори речиси најоддалечени една од друга: кај кајкавците на нивната граница со Словенците и во североисточна Бугарија. Разликата е само во тоа што кај кајкавците со овој суфикс се изведуваат лични имиња, а кај Бугарите — прекари најчесто според името на жената[3]. Кај кајкавците овој суфикс е дури доминантен за образување на експресивни имиња. Воопшто, карактеристично е дека сите основни суфикси за образување на лични имиња кај кајкавците: *-ек* — *Ивек*, *-иќ* — *Ивиќ*,

---

[2] Трајко Стаматоски, *Стар ош̄шословенски ан̄шройонимиски фонд во македонскаш̄а ш̄ойонимија.* Во: Реферати на македонските слависти за VIII меѓународен славистички конгрес. Скопје 1978, с. 76.

[3] Ги споменуваме само релативно поновите трудови: С. Иванчев, *Пак за йанаīюрскиш̄е и койривщенскиш̄е йрякори на -ек.* Сп. Език и литература, XV, 1960, кн. 3, с. 223—225 и Н. Ковачев, *Панаīюрскиш̄е и койривщенскиш̄е йрякори на -ек в свеш̄линаш̄а на ш̄ойонимичния маш̄ериал ош̄ Габровско, Севлиевско и Троянско.* Сп. Български език, XII, 1962, с. 217—220.

*-ец* — *Ивец*, *-ина* — *Ивина* и *-ок* — *Ивок*[4] отсуствуваат кај Македонците. Нив овдека ги заменуваат суфиксите *-е*/ *-о*, *-че*/ *-чо*, *-це*/ *-цо*, *-ко*/ *-ка*[5].

Според потврди од XV век, суфиксот *-за*: *Богоза*, *Вукеза*, *Драгоза* бил извонредно продуктивен кај Црногорците, попрецизно, кај Мркоевиќите[6]. Овој по потекло албански деминутивен суфикс се јавил кај Црногорците, главно, во областа покрај албанската граница. Интересно е, меѓутоа, дека него го нема кај Македонците, иако тие имаат речиси еднакво долга граница со албанскиот јазик. Со што би се објаснило ова? Митар Пешикан го објаснува отсуството на овој суфикс во другите краишта на Црна Гора со изолираноста на говорот на Мркоевиќите од словенската заднина. Од ова објаснение може да се тргне и во македонскиот случај. Имено, по должината на целата македонско-албанска јазична граница Македонците не се изолирани, тие претставуваат компактна етничка маса со непресечена линија со заднината односно со главнината, па и влијанието на граничниот јазик не е посериозно одразено.

Со оглед на познатата склоност на словенските јазици кон суфиксација на личните имиња, одделни појави можат да се следат и само врз материјалот од едно лично име. Имено, веќе е покажано дека од едно особено фреквентно име се можни и по неколку стотици деривати. Вера Шплитер-Дилберовиќ[7] го илустрира тоа со материјал од српскохрватската антропонимија и тоа од имињата *Димитрие*, *Марко*, *Павле*, *Петар* и *Стефан*. На ваков начин се проследени и изведенките од едно фреквентно име во македонската антропономија — *Димитри*-(*-j*, *-ja*)[8], па со тоа се отсликува состојбата на деривацијата на едно лично име на поголема територија и се создаваат можности, понатаму, за согледување на целокупноста на определените појави во словенските јазици.

Споредбата покажува солидно единство на антропонимиската слика кај јужнословенските народи, но и отсуство или различна продуктивност на одделни суфикси во разни области. Антропонимиските системи се разликуваат не само од јазик до јазик, од територија до територија, ами и по социјалниот состав и односи (кај Македонците, суфиксот *-ич* како презименски во минатото се употребувал главно во духовни и други поиздигнати средини), по временскиот период и сл. При тоа, антропонимијата ретко изнаоѓа свои суфикси, туку главно го кори-

---

[4] Mijo Lončarić, *Prilog tvorbi živih imena u kajkavskom narečju*. Во: Četrta jugoslovanska onomastična konferenca, Ljubljana 1981, с. 346.

[5] Марија Коробар-Белчева, *Деривација на македонските лични имиња*, сп. Литературен збор, XXIX (1982), 3, с. 55—67.

[6] Митар Пешикан, *Наставак -за у јужнозетским именима* XV *века*. Во: Četrta jugoslovanska onomastična konferenca, Ljubljana 1981, с. 419—425.

[7] Vera Splitter—Dilberović, *Beiträge zur Bildung der Serbokroatischen Personennamen*, Verlag Anton Hain-Meisenheim am Glon, 1966.

[8] Трајко Стаматоски, *Личното име Димитри* (*-j*, *-ja*) *и неговите деривати во македонскиот јазик*. Сп. Македонски јазик, XXIII (1972), с. 249—263.

сти она што го има во јазикот; таа само изделува односно „специјализира" извесни јазични средства[9].

Целосни податоци за определена појава во антропонимијата не можат никако да се добијат без увид и во она што е зачувано во топонимијата. Ова важи особено за народите што немаат богати постари материјали и тоа во полн континуитет. Македонската микротопонимија ни овозможи да дојдеме до повеќе десетици деривати на личното име *Радослав/Радомир*, нерегистрирани кај нас на друго место[10].

При овој повод ние се задржуваме нешто поподробно на суфиксите *-дин*, *-ман* и *-чин*. Го правиме тоа од повеќе причини. Тие ќе се познати пошироко и ќе се обработувани посебно, па треба да се каже нешто повеќе за нивното потекло, појавување, функција, продуктивност, ареали и сл. Сето тоа со податоци на дијахрониски и синхрониски план и со потврди од топонимијата. На прв поглед се прима дека *-дин* и *-ман* немаат баш лесно препознатлива материјална структура, иако е јасно дека не се обични варијанти на основните суфикси *-ан* и *-ин* туку наполно самостојни форманти. Отаде, се добива впечаток овие суфикси како да не се полноправни членови на конкретниот суфиксален систем.

1. *Суфиксот -дин* е чисто антропонимиски и претставува посебен, свој зборообразувачки модел во антропонимијата. Се смета дека се изделил од популарното грчко име *Konstantinos* (лат. *Constantinus*), што ќе рече дека ја има основата *constans*, *constantis* 'постојан, неизменлив, истраен' со познатата во новогрчкиот гласовна промена *nt* > *nd* > *d* и испаѓање на *n* пред *s* поради тешкиот изговор. Завршокот *-дин* во *Костадин* се проширил понатаму и на други имиња. Според тоа, личното име *Костадин* покажува како може структурата на едно многу фреквентно име да послужи како образец за образување на нови лични имиња и тоа не само од несловенски, ами од словенски основи.

На македонската јазична територија се регистрирани следните лични имиња, некои од нив и во рамките на презимиња кај Македонците, со овој суфикс: *Вакадин* (:*Вăкадин*, *Вăлкадин*), *Вујадин*, *Вукадин*, *Дукадин*, *Живадин*, *Мијадин*, *Миладин*, *Костадин* (*Констандин*, *Костедин*), *Никодин*, *Петродин*, *Стојадин*. Личното име *Никодин* е зачувано и во ојконимијата: *Никодин* (село во Прилепско).

Природно, овдека не го вклучуваме личното име *Синадин*, многу фреквентно во голем дел од Западна Макеонија, бидејќи неговиот завршок се сврзува со арапскиот апелатив *äddīn* 'вера, религија', то ест има ориентално потекло. Сп. **Sinàddin* < *Sinanùdīn*, сложено лично име од *sinan* 'сила, моќ' + *äddīn* 'вера', што би требало да значи 'сила на верата'[11]. Од овој тип се имињата *Абедин* (: *Abidin*), *Динадин*, *Карадин*, *Масадин*, *Мемедин*, *Џеладин* (*Celālüddīn*), *Шаидин*, коишто се јавуваат како основа на презимиња кај Македонци. Инаку, имињата од овој тип во ориенталните јазици се многубројни.

---

[9] Н и к о н о в В. А., *Гeографuя русских суффиксов*. Сп. Onomastica, V (1959), с. 321—345.

[10] Т р а ј к о С т а м а т о с к и, *Стар...*, с. 80—81.

[11] I s m e t S m a i l o v i ć, *Muslimanska imena orijentalnog porijekla u Bosni i Hercegovini*. Sarajevo 1977, с. 471.

Исто така, во разгледуваниов тип не спаѓаат и имињата *Војдин*, *Маїдин*, *Мадин*, *Севдин*, *Сладин*, коишто го имаат *д* во својата основа а не како составен дел на суфиксот.

Колку било популарно името *Коси̅адин* кај Македонците убедливо покажува неговата застапеност во микротопонимијата на Македонија. Од неколкуте десетици микротопоними ги изделуваме само примерите: *Коси̅адина*, *Коси̅адиница*, *Коси̅адинов Валок*, *Коси̅адинов Лаз*, *Коси̅адиновские Чукар*, *Коси̅адинчова̅а̅а Нива*.

Речиси идентична е застапеноста на овој суфикс и во српската и во бугарската антропонимија.

Во српската антропонимија, уште во првата дечанска повелба, се забележани примерите *Бојадин* и *Коси̅адин*[12]. Ст. Новаковиќ[13] ги приведува, за времето меѓу XV — XVIII век, имињата: *Беладин*, *Вујадин*, *Вукадин*, *Дукадин*, *Којадин*, *Коси̅адин* (*Коси̅андин*), *Миладин*, *Си̅ојадин*, а пак Т. Маретиќ[14] воопшто не се задржува на овој тип имиња. Така постапува и Н. М. Железњак[15]. За наставката *-дин* не зборува ни како за одделен суфикс, ни во склопот на *н*-суфиксите (*-ан*, *-ен*, *-ин* и др.). Истото го прави и со наставката *-ман*. Примери со *-дин* нема ни во историската антропонимија на Хрватска[16]. Покрај набележаниве имиња, пак, М. Грковиќ ги соопштува и примерите: *Гојадин*, *Грубадин*, *Живадин*, *Нас̅иадин*, *Никодин* и *Русадин*.

Во бугарската антропонимија се среќаваат добар дел од имињата што веќе ги одбележавме: *Вӑлкадин*, *Вукадин*, *Дукадин*, *Коси̅адин*, *Миладин*, *Никодин*, *Си̅ојадин*, а и некои неодбележани; *Велидин*, *Голадин*, *Драїодин*, *Славодин*.

Како што се гледа, бројот на имињата на *-дин* не е многу голем, но не е и незачителен; вопросниве имиња не се изолирана појава. Фреквенцијата пак на овие имиња е голема. Наставката *-дин*, потем, се додава на скратени форми како на словенски така и на календарски лични имиња: *Бојадин*, *Вукадин* (*Вӑкадин*, *Вӑлкадин*), *Драїодин*, *Живадин*, *Славодин*, *Си̅ојадин*, но и *Којадин*, *Коси̅адин*, *Нас̅иадин*, *Никодин*, *Пе̅иродин*. Инаку, имињата се засведочени многу рано — уште во XII век, за во XV век да имаат веќе широка употреба. Нови форми на одделни имиња со оваа наставка веќе не се изведуваат, та регистрираниве лични имиња денеска служат само како доказ дека наставкава некогаш била живо јазично средство.

2. *Суфиксо̅и̅ -ман* е доста чест во јужнословенската антропонимија. Меѓутоа, во различни имиња — неговото потекло е различно.

---

[12] Ст. Станојевић, *Лична имена и народнос̅и у Србији средњеї века*, сп. Јужнословенски филолог, VIII (1928—1929), с. 151—154.

[13] Стојан Новаковић, *Срйски сйоменици XV—XVIII века*. Гласник српског ученог друштва. Београд 1875, с. 1—152.

[14] T. Maretić, *O narodnim imenima i prezimenima u Hrvata i Srba*. Rad JAZU, LXXXI, Zagreb 1886.

[15] И. М. Железняк, *Очерк сербохорва̅иского антройонимическоіо словообразования*, Киев 1969.

[16] Antun Burić, *Povijesna antroponimija Gorskog kotara u Hrvatskoj*. Rijeka 1979.

Се смета дека во примерите *Вук(о)ман*, *Драї(о)ман*, *Рад(о)ман* итн. содржи два елемента: *м* — од наставката *-мир* + *-ан*[17]. Во примерите пак *Ѓелман*, *Караман*, *Кочман*, *Коџоман*, *Чилиман* и др. од македонските презимиња се огледува влијание на турскиот јазик и неговата наставка *-man* односно персискиот збор-афикс со кој се образуваат професионални имиња *-mänd*. Сп. ги уште муслиманските имиња *Нериман*, *Осман*, *Рахман* (:*Абдурахман*), *Селман*, *Сулејман*.

Во македонската антропонимија до XVI век се забележани следните имиња на *-ман*: *Драїоман*, *Душман*, *Калиман*, *Кироман*, *Радман*, *Рошман*. Македонската ојконимија сведочи, исто така, за нивното присуство: *Градманци* (Скопско), *Драїоманце* (Кумановско), *Калиманци* (Кочанско), *Караман*и (Битолско), *Караїїманово* (Светиниколско), *Никоман* (Штипско), *Росоман* (Кавадаречко), *Сїїроиманци* (Светиниколско). Од имињата на *-ман* засведочени во презимињата поинтересни се: *Зиїоман*, *Иломан*, *Рисїїоман*, *Сїїојман*, *Сїїројман*, *Хрисїїоман*, *Шишман*. Толкувањето на ваквите имиња како сложени од две скратени имиња: (*Х*)*рисїїоман* < (*Х*)*рисїїо* и *Мано* (:*Емануил*)[18] е секако неоправдано.

Во македонскиот јазик се познати и неколку апелативи со суфиксот *-ман*: *їрчман* 'грклан', *короман* 'големо парче леб', *лажоман* 'лаж, лажец', *уїїман* 'неспособен човек', *шишман* 'дебел човек, шишко'[19], дојдени под туѓо влијание.

Во српскохрватската антропонимија се чини дека суфиксот *-ман* е најраширен. Уште во првата дечанска повелба се среќаваат имињата: *Калиман*, *Шишман*, *Шлеман*[20], а во помениците од XV—XVIII век и *Вок(о)ман*, *Вук(о)ман*, *Коїїроман*, *Милман*, *Рад(а)ман*[21]. Т. Маретиќ ги дава меѓу сложените имиња кај Хрватите и Србите, освен веќе посочените, и следните: *Браїїман*, *Будман*, *Вглиман*, *Грдман*, *Доброман*, *Драїоман*, *Душман*, *Радиман*, *Рашман*, *Сїїроиман*, сѐ народни имиња. Кога пак ги објаснува сложените лични имиња, тој приведува примери на *-ман* и од христијански имиња: *Ѓурман* (:*Ѓурманец*, село во Хрватска) и *Видман* (:Вид)[22]. М. Грковиќ го дополнува овој инвентар уште со следните имиња: *Боїман*, *Бојман*, *Борман*, *Грдоман*, *Дајаман*, *Дежман*, *Крсман*, *Мијоман*, *Мил(а)ман*, *Тешман*, *Шишман*, *Шушман*.

Поинтересни имиња на *-ман* во бугарската антропонимија се следните: *Грозоман*, *Драїоман*, *Кал(о)ман*, *Милман*, *Ризман*, *Шишман*. При тоа *Калиман* и *Шишман* се имиња и на бугарски владетели од средниот век, па нивната употреба и денеска е „модерна", то ест спаѓаат во т.н. политички имиња.

---

[17] Petar Skok, *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, II, Zagreb 1972, с. 367.

[18] Борис Марков, *Двочлени македонски їрезимиња и їрекари (= їрезимиња)*. Во: Četrta jugoslovanska onomastična konferenca. Ljubljana 1981, с. 367.

[19] Владимир Миличиќ, *Обраїїен речник на македонскиоїї јазик*. Скопје 1967, с. 236.

[20] Ст. Станојевић, *Ibid.*

[21] Стојан Новаковић, *Ibid.*

[22] T. Maretić, *Ibid.*, с. 111.

Лични имиња на *-ман* се познати и кај другите словенски народи. Ј. Свобода не се задржува поподробно на овој суфикс, иако дава неколку примери: *Добрман, Лубман, Лудман, Луцман, Рахман, Рацман* и при одбележувањето на суфиксот и во индексот на старочешките имиња и презимиња, напоредно со германските *Tylman, Tyrman, Rudman*. При тоа тој приведува и неколку лични и месни имиња од српскохрватскиот јазик: *Вукман, Вукоман, Душман, Радман* односно *Докманиќи, Котроманиќи, Кохмановиќи*[23]. Со тоа тој како да сака да каже дека овие имиња, пред сè народните, се карактеристични за српскохрватската антропонимија. И навистина, што се однесува барем до имињата на *-ман* изведени од тие на *-мир*: *Братман, Вук(о)ман, Род(о)ман, Тешман* и сл., треба да се констатира дека тие биле и се доста пообични кај Србите и Црногорците.

3. *Суфиксот -чин* има мошне висока продуктивност на голем дел од јужнословенската територија. И ако суфиксот *-дин* се појави доста неочекувано а *-ман* и под влијание од разни страни, за сложениот суфикс *-чин* тоа не би можело да се каже. Тој е настанат со контаминација на *-ко* (*-чо*), *-ка* (*-ча*), па и на *-ика* (*-ица*) + *-ин*, сè суфиски што спаѓаат меѓу најпродуктивните во разгледуваниве простори, при што се губи вокалот од првиот составник. Појавата на суфиксот *-чин* не треба да се објаснува само со барањата на дистинкцијата, туку и со потребата од уште поголема наситеност со хипокористичност на имињата изведени со него. Воопшто, *ч*-суфиксите се нагласено хипокористични.

Личните имиња со овој суфикс се засведочени многу рано. Во македонската антропонимија до XVI век, според објавени материјали, веќе среќаваме импозантен број: *Бајчин, Бојчин, Борчин, Брајчин, Вејчин, Велчин, Влајчин, Војчин, Дабчин, Добрчин, Дојчин, Драјчин, Драпчин, Ѓурчин, Јанчин, Јарчин, Јончин, Калчин, Којчин, Крајчин, Лалчин, Љупчин, Милчин, Пејчин, Пројчин, Рајчин, Стајчин, Станчин, Стојчин, Тончин*[24]. Во еден необјавен турски дефтер од 1582, само во една потесна област на Западна Македонија (Река, Жупа и Дебарца), ги забележавме и овие имиња: *Анчин, Данчин, Јовчин, Манчин, Мурчин, Перчин, Танчин*. Други имиња со овој суфикс, некои од кои засведочени само во современите презимиња, се среќаваат и подоцна, сè до наше време: *Горчин, Ѓорчин, Зарчин, Колчин, Неделчин, Нелчин, Трајчин, Трпчин*. Имињата со овој суфикс, разбирливо, се многу чести и во македонската топонимија. Во неа се засведочени, исто така, нови имиња со овој суфикс: во ојконимијата — *Групчин* (Тетовско), *Јачинце* (Кумановско), *Ранчинци* (Светиниколско); во микротопонимијата — *Дејчинец, Драчиница, Кајчиноац* и многу други; само личното име *Дојчин* е зачувано во триесетина микротопоними: *Дојчиница, Дојчиновац, Дојчиновите ливади, Дојчинов кладенец, Дојчинско Пештерче* итн.

Колку што се знае, најрана фиксација на образувањата со суфиксот *-чин* има во српскохрватската антропонимија. Во веќе неколкупати

---

[23] J a n S v o b o d a, *Staročeská osobnī jména a naše přijmeni*. Praha 1964, с. 78.

[24] М а р и ј а К о р о б а р—Б е л ч е в а, *Структура на личните имиња во Македонија до XVI век*. Магистерска дисертација (ракопис), с. 116—117 и 131.

спомснувањата прва дечанска повелба (XII век) се регистрирани имињата *Лепчин* и *Милчин*, а пак во светостефанската (исто така, XII век), покрај *Лепчин* — и *Белчин* и *Добрчин*. Природно, поновите српски поменици (XV — XVIII век) донесуваат нови вакви образувања: *Данчин, Дојчин, Којчин, Крајчин, Пејчин, Рајчин*. М. Грковиќ ги дава уште имињата: *Богчин, Бојчин, Бокчин, Бољчин, Борчин, Брајчин, Влајчин, Војчин, Вујчин, Гојчин, Горчин, Дајчин, Дејчин, Драјчин, Ивчин, Јовчин, Љупчин, Марчин, Милчин, Момчин, Првчин, Припчин, Стајчин, Стојчин, Страјчин, Трајчин*[25]. Во западните краишта на српскохрватската јазична територија овој суфикс не е обичен. Кај А. Бурић го сретнавме само презимето *Андрејчинов* со потврда од 1858 година[26].

Интересно е дека презиме *Андрејчин* се среќава и во Македонија и Бугарија. Не е исклучено во последниов случај да станува збор за членови на иста поширока фамилија, преселени од еден крај во друг. Овдека може да се постави и прашањето: кој е во случајов првиот суфикс во полиморфемниот *-чин*? Секако дека може да се претпостави оти се тоа *-ко/чо* (*Андрејко, Андрејчо*) и *-ка/-ча* (*Андрејка, Андрејча*). Во македонскиот случај (презимето е засведочено во Тетово), меѓутоа, живиот спомен води кон суфиксот *-(в)ица* односно кон именувањето според мажот: *Андре(в)ица — Андреjца — Андрејчин*, исто како и во презимињата *Костојчиноски, Ристујчин*.

Ст. Илчев ги има регистрирано следниве вакви образувања во бугарската антропонимија: *Балчин, Белчин, Бојчин Валчин, Делчин, Дојчин, Ѓурчин, Калчин, Карчин, Крчин, Ловчин, Милчин, Нелчин* (со назнака дека е од Македонија!), *Пејчин, Пројчин, Рајчин, Стојчин, Трајчин* (со назнака дека е од Дебарско!).

За продуктивноста на суфиксот *-чин* убедливо зборува и неговото преземање во муслиманската антропонимија. Во Босна и Херцеговина е регистрирано името *Мујчин* (: *Мујчо, Мустафа*)[27]. Воопшто, османлиските лични имиња ги примаат лесно продуктивните словенски наставки. Сп. *Рам-че* (:*Рамадан*), *Фар-ко* (:*Фахрудин*), *Бајр-уш* (:*Бајрам*).

Како што се гледа, образувањата со суфиксот *-чин* се многу чести кај јужнословенските народи. Се добива впечаток дека речиси нема основно лично име од кое да не е изведена форма и со овој суфикс. Корисно би било кога врз основа на документи од исто време и со одбележување на местото би се утврдило жариштето на ваквите образувања. Без такви потврди не може да се дојде до посигурен заклучок. Фактот што одделно лично име со овој суфикс го нема во овој или оној крај не зборува многу, бидејќи може едноставно тоа да ја немало среќата да доживее и писмена фиксација. Засега ни останува со голема сигурност да констатираме само дека образувањата со суфиксот *-чин* биле пообични во југозападните краишта на јужнословенската територија.

---

[25] Станува збор за веќе цитираните трудови на Ст. Станоевиќ, Ст. Новаковиќ, И. М. Железњак и М. Грковиќ.

[26] Antun Burić, *Ibid*.

[27] Ismet Smailović, *Ibid*, c. 366.

Интересно е што денеска сосем необичното име *Трајчин* е регистрирано на три места. Кога ќе го исклучиме примерот од речникот на Илчев, бидејќи укажува на Македонија односно на Дебарско како место на неговото суштествување, добро е да се соопштат изворите од каде што е преземено. За Македонија тоа е поменикот на манастирот Св. Јован Бигорски[28], а за српскохрватската јазична територија — областа на Бранковиќите[29] во Црна Гора, значи два краја не многу оддалечени еден од друг. Не може ли овој факт да биде укажување во барањето на огништето на образувањата со *-чин*?

Кои се главните карактеристики на разгледуваниве суфиксални образувања?

1. Сите тие се типични за јужнословенскиот терен. Суфиксите *-чин* и *-дин* речиси не се среќаваат воопшто кај другите словенски народи. Т. Скулина[30] не приведува староруски лични имиња со суфиксите *-дин*, *-ман*, *-чин*, а пак Ј. Свобода го дава, меѓу суфиксите со согласката *-ч*, и суфиксот *-чин* и само примерот *Велчин*[31].

2. Сите тие немаат еднаква продуктивност. Далеку најпродуктивен е суфиксот *-чин*. Потоа, продуктивноста е различна во различно време и во различна област. Се виде дека суфиксот *-ман*, на пример, е попродуктивен во српскохрватската антропонимија секако и под влијание на поголемата застапеност таму во поголем временски интервал на личните имиња на *-мир*.

Од едно фреквентно основно име се познати изведенки со сите овие суфикси: *Вук* — *Вукадин* — *Вукман*, *Вукоман* — *Вујчин*; *Стојан* — *Стојман* — *Стојчин*. Потоа, можни се образувања од различни форми на едно основно фреквентно име: *Ѓорчин* и *Ѓурчин* (:*Георгии*), *Јанчин*, *Јовчин*, *Јончин* (:*Јован*), *Неделчин*, *Нелчин*, *Делчин* (:*Неделко*), *Пејчин*, *Перчин* (:*Петар*) итн.

3. Сите тие суфикси се користени за образување лични имиња многу рано — веќе во XII век. Фактот што се тие изведувани од основите на стари словенски имиња зборува, исто така, во прилог на нивната рана појава, то ест во времето пред народните имиња да бидат потиснувани од христијанските. Полн расцут ваквите образувања доживуваат веќе во XV век.

Денеска со овие суфикси, меѓутоа, не се изведуваат нови имиња. Уште повеќе. Дури и од денеска фреквентните лични имиња *Бојан*, *Дејан* — ги нема во употреба нивните стари деривати *Бојчин*, *Дејчин*. Тоа значи дека при обновувањето на едно постаро лично име — не се обновуваат и сите негови деривати.

---

[28] Л. Милетич, *Исторически и художествени паметници в манастира Св. Иван Бигор (Дебърско)*, Списание на БАН, XVI (1918), с. 23.

[29] Хамид Хашимбеговић, Адем Ханџић, Ешреф Ковачевић, *Област Бранковића, опширни катастарски попис из 1455. године*, Сарајево 1972.

[30] Tadeusz Skulina, *Staroruskie imienictwo osobowe*. I—II. Wrocław. Warszawa. Krakow. Gdańsk, 1973—1974.

[31] Jan Svoboda, *Ibid.*, c. 139.

4. Личните имиња со суфиксите *-дин, -ман, -чин* денеска се примаат како основни. Кај нив не се чувствува никаква хипокористична нијанса, дури и кај тие на *-чин* кај кои и најмногу би се очекувало. Дури и спротивно, суфиксот *-ман* во определен контекст има пејоративно значење.

5. Со сите овие суфикси се изведуваат нови форми како од народни така и од календарски имиња: *-дин* — *Драгодин, Живадин, Стојадин* наспрема *Настадин, Никодин, Петродин, -ман* — *Братман, Доброман, Радман* наспрема *Ѓурман, Калиман, Ристоман*; *-чин* — *Брајчин, Велчин, Милчин* наспрема *Јанчин, Калчин, Пејчин*. Воопшто, потеклото на основното име не игра речиси никаква улога при користењето на суфиксалниот репертоар.

6. Разбирливо, секое име изведено со помошта на овие суфикси нема иста фреквенција. Добро е кога кон материјалот се дава фреквенцијата и ареалот на едно име, како што го прави тоа Ст. Новаковиќ. Тоа овозможува да се види дека името *Костадин* се среќава дури 42 пати во сите поменици што тој ги обработува а пак *Беладин* само еднаш, дека името *Вук(о)ман* е забележано дури 57 пати во 4 поменици а пак *Котроман* во еден, дека името *Пејчин* е запишано 15 пати во 4 поменици а пак *Данчин, Јовчин, Мирчин* само по еднаш.

Во светлината на овие факти станува јасна потребата од изучување и на зборообразувачките појави во антропонимијата а не само на етимологијата на корените, па така да се согледаат подобро историските процеси на јазичниот развиток. Изучувањето на националните антропонимии е претпоставка за изведување на типологијата на општата антропонимија. При тоа е апсолутно нужно да се тргнува од единствени критериуми и обрасци. Добивањето пак целосна слика за определени појави е незамисливо без консултација на податоците од топонимијата како вонредно драгоцена антропонимиска ризница.

*Vera STOJČEVSKA-ANTIĆ*

# AKINDYNE VU À LA LUMIÈRE DES INFLUENCES DE L'OCCIDENT ET DE CELLES DE L'ORIENT

Le nom d'Akindyne se rencontre le plus souvent lié au nom de son maître Varlaham, puis, à celui des Hissychastes, ceux-ci ayant joué le rôle principal dans l'Empire byzantin au XIVe siècle. Akindyne apparaît sur la scène byzantine en tant qu'une personnalité fort instruite, descendant de Prilep et mêlé dans des polémiques théologiques et philosophiques les plus actuelles dans la vie publique de l'Ètat. Nous allons rencontrer son nom dans d'importants matériaux authentiques en latin, grec et en langues slaves. Les événements de l'Empire byzantin du XIVe siècle furent répercutés également dans des pays slaves voisins.

L'Hissychasme domine la vie byzantine au XIVe siècle. C'est là où repose la théologie mystique prenant différentes formes dans certains périodes du développement social. Envisageant différentes suppositions et problèmes de l'Hissychasme, des chercheurs de toute sorte aboutissent à des interprétations contredictoires. Ainsi, par exemple, K. Radčenko[1] et J. Bois[2] sont d'avis que l'Hissychasme a été créé sous l'influence du messalianisme oriental et du bogomilisme, tandis que B. Krivoschéïne[3]., J. Meyendorf[4], D. Bogdanović[5] considèrent que l'Hissychasme représente une expression de la tradition orthodoxe classique, dont les porteurs sont des moines.

A cet égard, l'étude de D. Dragojlović intitulée „L'Hissychasme et le Bogomilisme" semble être utile[6]. Il rattache l'influence hérétique orientale au mysticisme monacal: „Des recherches scientifiques, n'étant pas com-

---

[1] К. Ф. Радченко, *Релиiиозное и лиtераtурное движение в Болiария в еpоху pеред tурецким завоеванием*, Киев 1898.

[2] J. Bois, *Les hésychastes avant le XVI siècle*, 1901—1902, EO, 5. 1901—1902, 253—362.

[3] Василий Кривошеин, *Аскеtическое и боiословское учение св. Гриiория Палами*, Семинариум Кондаковианум VIII, 1936, 99—154.

[4]. J Meyendorff, *Introduction à l'étude de Grégoire Palamas* Paris 1959, 50—58.

[5] Д. Богдановић, *Јован Лесtвичник у визанtијској и сtарој срpској књижевносtи*, Посебна издања Виз. института, књ. 11, Београд 1968, 163.

[6] Драгољуб Драгојловић, *Исихазам и боiомилсtво*, Balcanica, XI, Beograd 1980, 19—28.

plètes jusqu'à présent, ont prouvé sans doute que l'étude messalienne sur les démons, l'apathie et l'adoration, ainsi que sur la transformation de l'être humain, de la vision de dieu par Evagriye, Dionyssiye Aréopaguithe, Diadoch d'Epire et par Pséudo Makariye, avait été, déjà dans les époques antérieures, partiellement fondée dans la mystique orthodoxe évitant à s'opposer ouvertement contre l'église et ses institutions, ce qui fut manifesté par l'cacroissement et le renforcement du monachisme anachorétique. Mais l'influence de la mystique messalienne ne put être empêchée ni par des prescriptions lé gales, ni par des décisions prises aux conciles oecumeniques, non plus. Dès la moitié du Ve siècle ceci eut une prédominance totale dans les monastaires de l'Asie Mineure orientale et centrale"[7]. Orienté dans le sens hérétique, le monachisme de l'Asie Mineure exerça une influence également sur celui de Mont Athos. La mystique messalienne et bogomile se fit passer à travers toutes les formes antérieures de la mystique monacale trouvant son reflet dans la mystique hissychaste. Ceci ne pourrait, en aucune façon, être complètement ignoré. Dionyssiye Aréopaguithe fut frappé d'anathème au Ve Concile oecuménique en tant qu'hérétique bien qu 'il fût prédicateur chrétien convaincu. Palama, lui-même, fut au début plus près de la mystique hérétique pour s'en éloigner plus tard, et ce n'est que grâce à lui „l'église otrhodoxe avait réussi à ca naliser cette espèce de mystique orientale dans l'esprit de la doctrine ecclésiastique et à s'exprimer avec des noutions philosophi ques en l'adaptant, dans la plus grande part, vers l'esprit du temps"[8] A ce sujet, y jettent le plus de clarté les divers polémiques entre les hissychastes et les hérétiques Varlaham et Akindyne, où reprochent les uns aux autres sur des compréhensions hérétiques.

Les racines de la mystique hissychaste sont cherchées dans la bass période de la vie monacale. La théologie mystique prend différentes formes dans certaines périodes du développement social. Dans ce cas-là, on peut faire la comparaison avec le mysticisme islamique oriental taçawwuf du IIIe et IV e siècles et plus tard, dans les études de N. Filipović[8]. Déjà au IVe siècle Evagriye Pontiski fut retiré à une vie purement anachorétique. Il prétendait que c'est par „la prière nette" qu'on pouvait atteindre l'omniscience de dieu. Au Ve siècle Diyadau composa l'ouvrage intitulé „Les Têtes pour le perfectionnement spirituel". De pareilles tendances seront développées par: Yovan Moscha au VIe siècle, puis par Antioch Pandecte au VIIe siècle. A cette période-là sera composé l'ouvrage intitulé „Aréopaguitica" par Dionyssiye Aréopaguithe[9].

Cependant, la voie vers l'idéal spirituel, atteinte par l'intermédiaire du mysticisme des prédécesseurs de l'hissychasme, fut démontrée par „L' Echelle", ouvrage écrit de l'igoumène de sinaî byzantin nommé Yovan Lestvitchnik. Cet ouvrage exercera une influence décisive sur la façon de vivre

---

[7] Д. Драгојловић, 26—27.

[8] Д. Драгојловић, 28.

[8a] Nedim Filipović:, *Taşawwuf — islamski misticizam*, Prtlozi za orijentalnu filologiju, Sarajevo 1976, XXXIV, Simpozij o arapsko-islamskoj kulturi, 13—33.

[9] Димитрије Богдановић, „*Путеви византијске књижевности*„ — Ханс Бек, Београд, 1967, 34.

monacale et, particulièrement, sur l'hissychasme, „sur toutes ces régions, de la vie sociale et individuelle soumises à l'influence de l'hissychasme."[10]. Cet ouvrage révèle entièrement un aspect mystique vers le monde, avec une influence décisive sur la vie spirituelle en Byzance. Son influence ne fut pas désisive seulement pour la Byzance, parce que l'ouvrage aura un fort retentissement dans les milieux slaves. La version slave en fut effectuée au Xe siècle, tandis que le manuscrit grec le plus ancien tire son origine du IXe siècle. La tradition de Lestvitchnik sera poursuivie par Atanasiye Sinaïte, Théodore Stoudithe et, particulierement, par Siméon Novi Bogoslove. Hans Beck écrivit que Bogoslove, sous l'influence immédiate de ..l'Echelle", avait connu une transformation spirituelle[11]. Dans son ouvrage „Le Message de confession" est exprimée son attitude envers la contemplation spirituelle du monachisme byzantin. Dans un dialogue avec le dieu il écrivit des compositions poétiques en plein délire mystique[12]. Dans ses méditations, en tant qu'un mystique extrême, Siméon aboutit à certaines suppositions finales, celles-ci disant que les mystiques extrêmes furent arrivés le plus souvent au bout de l'hérésie. On pourra l'apercevoir le mieux par des polémiques des hissychastes avec des hérétiques Varlaham et Akindyne. La tradition de Siméon fut poursuivie par son disciple Nikita Statithe. Celui-fut suivi par Nikiphore Hissychaste, puis par Grigoriye Sinaïte.

Grigoriye Palama se mettra à la tête des hissychastes et l'hissychasme sera confirmé comme une doctrine orthodoxe officielle, bien entendu, uniquement grâce aux procédés et aux polémiques entrepris par Palama. Des renseignements détaillés en offrent les ouvrages de: J. Meyerdorf,[13] O. M. Joujy, T. Ouspensky[14], A. A. Anguelopoulos[15], A. Pantović[16].

Palama introduira l'hissychasme dans presque tous les monastaires byzantins au XIVe siècle. Il aura compris que l'hissychasme pourrait être le mieux placé au Mont Athos, parce que les moines en furent, par leur conception, le plus proches des hissychastes. Parmi eux, Grigoriye Palama fut capable de prêcher „θεωρία" et d'enseigner la vie dans „ἡσυχία".

Toutes ces tendances furent répercutées dans les milieux slaves. Ces dernières années c'est D. Bogdanović qui s'occupe à écrire des prédécesseurs de l'hissychasme dans les recueils de travaux serbes du XIVe siècle.

L'Essentiel de la doctrine hissychaste peut être révélé par leurs suppositions suivantes. La lumière où apparut Jésus-Chiist à la montagne de Tavor fut éternelle. Cette lumière ayant atteint les gens et devenant visible pour les genes simples, les hissychastes la surnommèrent „ἐνέργειαι" en la considérant ne pas avoir été créée. Cette énergie lumineuse en fut saisie

---

[10] Д. Богдановиħ, *Лествичник*, 33.

[11] Ханс Бек, *Путеви Византијске књижевности*, Београд 1967, 35.

[12] V. Krivochéine *Symeon le Nouveau Théologien*, Catèchèses 1—5, Paris 1963.

[13] J. Meyendorf, Paris 1959.

[14] Ф. И. Успенский, *Очерки по истории византийской образованости*, Петроград 1891, 246—364.

[15] Αθανασιον Α. Αγγελοπουλου, Νικόλαος Καβαοίλας Χαμαετος. Ἡ ξωή καὶ τό ἔργον αὐτῦ, ἀνάλεκτα βλαταδῶν 5, Θεσσαλονίκη 1970, 75...

[16] Ἱερ. Ἀμφιλοχίου Παντοβίτς, Τὸ μυστήριον τῆς Ἅγιας Τριάδος κατά τὸν Ἁγίον Γρηγορίον Πὰλὰμᾶν, Θεσσάλονίκη 1973, Ανάλεκτὰ Βλὰτάδων, 16, 29, . .

en tant qu'une espèce d'influence subie de dieu et celle-là ne fut pas l'essence de dieu, parce que l'essence même de dieu fut inapercevable. L'Energie serait une espèce de pitié de dieu atteignant les gens. Et l'énergie fut quelque chose non créé comme le fut l'essence de dieu. Autrement dit, entre l'essence de dieu et l'énergie de dieu il y a une différence, mais aussi bien, une ressemblance. La différence même ne devrait pas entraîner des incompréshensions à l'égard de la divinité ,c'est-à-dire celle-ci ne devrait pas être considérée comme quelque chose complexe. L'Essence de dieu se situe par-dessus l'effet de dieu, c'est-à-dire par-dessus l'énergie. Il est évident que les adhérents de Palama prétendaient à prouver que l'homme ne pouvait voir que d'énnergie, bein que l'effet de dieu soit inséparable de l'essence de dieu. Palama défendait cette attitude par les citations tirées des ouvrages écrits par: Cyrille d'Alexandrie, Dionyssiye Aréopaguithe, Yovan Damaskine, Atanassiey le Grand, Yovan Zlatoouste (à la bouche d'or). Les polémiques avec leurs adversaires aboutissaient à une dissolution des preuves, à des imprécisions. Par suite de quoi, de nombreux travaux de chercheurs offraient des matériaux prétendant à éclaircir une suite de questions vagues. Pour pouvoir débrouiller cette complexité de problèmes y avaient contribcué également les travaux des auteurs tels que: C. Hall, O. M. Joujy, G. Papamichaël, le moine Vassiliye Krivoscheîne, G. Ostrogorsky et tant d'autres.

La problématique de l'hissychasme fut particuliètement abordée par le savant soviétique T. Ouspensky dans plusieurs de ses travaux. Il avait réussi à révéler les aspects les plus essentiels de la philosophie des hissychastes et de leurs adversaires — Varlaham et Akindyne. Cependant, il arrive, dans certains instants, à démystifier les hissychastes en tant que aristotéliciens, et leurs adversaires — en platoniciens[19]. Pourtant, les matériaux authentiques témoignent, à coup sûr, que les hissychastes s'identifièrent le plus aux platoniciens, tandis que Varlaham et Akindyne, comme on pourra le voir à la suite de cet exposé, seront présentés en tant qu'adhérents de la philosophie d'Aristote. Et Akindyne et Varlaham et les hissychastes dans leurs polémiques touchent aux limites de l'hérésie.

Anguélopoulos prend parparticulièrement en considération l'activité de Nikola Kavassilas, et celui-ci examine „Les Triades" de Palama. Dans la revue „l'Antiquité vivante" furent publiées en plusieurs reprises des recherchse précieuses exécutées par J. Filovski et M. Petrouchevski, se rapportant à l'ouvrage d'Akindyne intitulé „περὶ οὐσίας καὶ ἐνεργείας[20]", selon le manuscrit grec appartenant à la Bibliothèque de Venise intitulé „Marciana"[21]Des commentaires et l'ouvrage même figurent dans quelques numéros de ladite revue[22]. En fait, le manuscrit fut copié et préparé

---

[17] Димитрије Богдановић, *Претече исихазма у српским зборницима* XIV *века.*, Cyrillomethodianum, V, Thessalonique, 1981, 202—208.

[18] Ф. И. Успенский, 247.

[19] *Очерки по истории византийской озбразованости Н. Успенскаго*, Спб. 1891, 246+365.

[20] Јани Филовски, *Белешки кон делото* Περὶ οὐσίας καὶ ἐνεργείας, од Григориј Акиндин, *Жива Антика*, Скопје, т. XXIII, 1, 1973, 33—67.

[21] Secundum Cod. Marcianum ms. 6r. Z. 155.

[22] Јани Филовски, *Жива антикака*, XXIII, св. 1, 1973, 33—67; Јани Филовски и Михаил Д. Петрушевски: г. XXIII, св. 2, 1973, 317—365; г. XXIV, св. 1—2, 1974, 295—331; г. XXVI, св. 1, 9176, 161—193;, г. XXVI, св. 2, 1976, 4678—4500.

pour la presse en 1972 par notre chercheur défunt Yani Filovsky. Auparavant, l'ouvrage fut particulièrement publié par J. Gretzer, et puis, par J. Migne .Pour raison d'une présentation du texte en forme incomplète et parfois vague, J. Filovski avait accédé à cette problématique fort sérieusement. Pourtant, après sa mort, les opérations concernant la publication de l'ouvrage furent poursuivies par M. D. Petrouchevski. Par là, l'édition de Gretzer de 1916, en tant que non intégral', fut complétée et publiée avec une appréciation critique.

Dans cet ouvrage Akindyne parle de ses conceptions fondamentales relatives aux qualités de la divinité et de son essentiel vues de l'aspect philosophique. En fait, à la base de ses conceptions théologiques sont fondées également ses idées philosophiques, celles-ci étant évidement à la position des philosophes progressistes, tel que fut Aristote, parce que Akindyne accepte au fond l'admissibiliteé rationaliste de la divinité. Selon lui, c'est par la connaissance de la vérité qu'on aboutit à Dieu, et le dieu même, c'est la vérité. L'ouvrage révèle Akindyne en tant qu'upe personnalité très progressiste, dans les conditions de l'époque où en Byzance prédomine la tendance la plus extrême du mysticisme monacal. Akandyne fit soulever des discussions tumultueuses dans la vie publique de la Byzance, poursuivant ainsi la lutte menée de Varlaham. Celui-là prouve, à la manière d'un traité philosophique, que l'essence de dieu et l'énergie de dieu sont la même chose. L'éssence de dieu ne diffère pas de son énergie.

Sur l'attitude philosophique d'Akindyne parle également l'un de ses autres travaux, écrit contre Palama, à la mesure ïambique. Quant à cette composition, c'est „le Panégyrique à Grigoriye Palama" de Phyloteye[23] qui nous en renseigne. Le titre de cette somposition est que voici: „κατὰ τῶν ἑιρεσων Γρηγορίου τοῦ Παλαμᾶ". Akindyne y propose que tout homme raisonable évite Palama „parce que celui-ci a dépassé la mesure d'une réflexion normale et qu'il a rejeté les règles nationales"[24]. Selon Akindyne, Palama a mis tout sens dessus dessous. Celui-là crtiique son interprétation concernant l'essentiel de la Sainte Trinité, expliquant l'indivision de la Monade. La Patrologie de Migne confirme cette attitude-là par des travaux publiés — pour et contre les hissychastes[25]. Une interprétation théologique relative à deux courants opposés en Byzance, particulièrement à celui des hissychastes, fut présentée d'une manière très approfondie, par le moine Vassiliye Krivoschéïne, celui-ci abordant particulièrement les questions suivantes: les fondements ascétiques et gnoséologiques de la doctrine de Saint Grigoriye Palama; l'essence et l'énergie (la doctrine de Palama concernant les énergies non créées); la lumière divine non créée; avec une conclusion de l'importance de Palama à la théo.ogie orthodoxe. A ces conceptions théologiques se rattachent les idées philosophiques des hissychastes et de leurs adversaires.

G. Ostrogorsky, prétant attention à la doctrine hissychaste en Byzance, arrive à révéler un problème considérable, c'est-à-dire la raison pour laquelle l'hissychasme a été accepté par l'église orthodoxe grecque, et par suite de

[23] J. Migne, P. 6. 151, 608.
[24] J. Migne, P. 6. 151, 849.
[25] J. Migne, P. 6. 149, 151.

quoi ceci convenait davantage à l'orthodoxie byzantine. Avant tout, il est notoire que l'église buyzantine n'eût pas reconnu si facilement l'attitude de l'église catholique ,dont Varlaham et Akindyne se présenteront en tant que ses adeptes. C'est dans la façon de penser gréco-chrétienne qu'Ostrogorsky révèle l'antinomie[26]. Le dogmatisme grec repose sur des attitudes lesquelles, logiquement, se font réciproquement exclure et supprimer. Palama considère que la lumière n'est qu'une énergie de dieu celle-ci se distinguant de l'essence de dieu, par suite de quoi elle est accessible à l'homme, mais, tout de même, il la trouve en une énergie de dieu. Donc, Palama poursuivit la tradition du dogmatisme grec. „Son systèm correspond aux fondements de la façon de penser gréco-chrétienne[27]. La mystique des hissyhastes avait reposé sur des mêmes fondements que la théologie théorique et dogmatique de l'église grecque. C'est par là qu'il parvient également un soutien sans réserve à l'hissychasme.

Bien que les polémiques eussent terminé par un triomphe des hissychastes, Varlaham et Akindyne ne furent pas laissés isolés et sans adhérents. Ces derniers se furent maintenus de même par la suite sur des positions antihissychastes mystiques. Ils n'avaient pas justifié les insistances des hissychastes de vivre en une paix totale, „en hissychie", ni les efforts afin de parvenir à une quiétude intérieure par une longue et persistante contemplation. Les hisychastes tendaient d'atteindre un état d'extase, où ils auraient aperçu sa lumière divine — l'énergie. L'état de percevoir cette lumière en fut considéré comme le point culminant de l'extase.

La polémique la plus importante avce les hissychastes se passa dès l'arrivée du moine Varlaham de l'Occident à Constantinople, en 1330. C'est à l'Occident que Varlaham propageait la culture byzantine, et il fut précepteur du grec à Petrarque[28]. A l'Orient, Varlaham entra en conflit avec l'hissychasme.

Bien qu'il fût adorateur de la culture byzantine, il fut adepte de la culture et science occidentales. Il ne put pas accepter le mysticisme extrême. Et il commencera à nier toute une suite de procédés lui ayant paru illogiques et absurdes et dont les défenseurs furent les hissychastes. Il ne faut pas oublier que, outre les mystiques extrêmes. Et il commencera à nier toute une suite de procédés lui ayant paru illogiques et absurdes et dont les défenseurs furent les hissychastes. Il ne faut pas oublier que, outre les mystiques extrêmes, il y eut en Byzance également des gens aux conceptions plus sobres auxquels les interprétations de Varlaham ne furent pas inconnues[29]. Cependant, quant aux hissychastes, tout ce qui parvenait de l'Occident, il le leur était inacceptable. L'Ambitieux Varlaham fut entré en discussion avec Nitchiphor Grigor une seul fois pour en être vaincu. C'est justement dans cette discussion qu'il utilisait des sylogismes, ce qui avait été soigné par Aristote, tandis que Grigor pensait qu'Aristote, tout en s'éloignant de

---

[26] ἀντινομία — contradiction.

[27] Георгије Острогорски, *О веровањима и схватањима Византинаца*, Београд 1970, 221.

[28] Успенский, *Очерки*, . . . .

[29] Острогорски, *О веровањима*, 210.

сенья, так что от четвертой недели после пятидесятницы недели уже начинаются понедельником. Данная часть апракоса не сохранилась в Ев. Григоровича № 9, благодаря чему нельзя установить сходится ли оно с текстом Мирославова ев., но в той части апракоса, которая сохранилась в Ев. Григоровича № 9 неделя начинается понедельником. Понедельником начинается неделя и в Мстиславовом ев. в чтениях нового лета.

В старых славянских полных апракосах в той же рукописи можно встретить все три принципа нумерации недели. В позднейших текстах почти всегда неделя начинается понедельником. Такой случай представлен в южнославянских полных апракосах — Карпинском, Радомировом, Вукановом и др.

Как видно, и в рукописях того же типа существуют некоторые, не столь существенные различия в чтениях. Указанные различия дают базу для ответа на вопрос о хронологическом приоритете двух полных апракосов Мирославова типа.

В случаях когда в Ев. Григоровича № 9 есть целый стих, а в Мирославовом ев. только часть стиха, а потом следует ссылка на чтение какого-либо другого дня, помещенное выше в рукописи, можно предположить, что текст выпущен только в прототипе, который послужил как основа для Мирославова ев. или же выпущен когда писалось Мирославово ев.

В случаях когда находим только часть стиха в обеих текстах нужно предположить, что текст выпущен еще в их общем оригинале, или, может быть, даже в греческом оригинале.

Мирославово ев. и Ев. Григоровича № 9 восходят к общему протооригиналу, но между их протооригиналом и ими необходимо предполагать существование ряда промежуточных списков.

Хотя Ев. Григоровича № 9 написано более чем на 100 лет позднее Мирославова ев., случаи, когда в Ев. Григоровича № 9 текст полнее чем в Мирославовом ев. говорят в пользу предположения, что оригинал с которого списано Ев. Григоровича № 9 старше оригинала, с которого списано Мирославово ев. Такое предположение высказываем по двум причинам: 1) Менее вероятно, чтобы в текст Ев. Григоровича № 9 добавлялся текст. Более вероятно, что в промежуточных списках, которые предшествовали Мирославову ев. продолжалась метода, где чтения не пишутся полностью, а даются в отсылках; 2) Мирославово ев. раскошное и дорогое издание, но следует отвоергнуть предположение, что его писец прибегает к отсылкам на пропущенные тексты преследуя экономию материалом по двум причинам: во первых — он повторяет некоторые чтения и во вторых — отсылки на другие чтения есть и в Ев. Григоровича № 9, а это значит, что метод указаний применялся уже в общем прототипе Мирославова и Григоровичева № 9 евангелий.

*Тодор ДИМИТРОВСКИ*

# НЕКОИ ПАРАЛЕЛИ МЕЃУ СОВРЕМЕНИТЕ ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ПРЕВОДИ НА „СЛОВО О ПОЛКУ ИГОРЕВЕ“

1. Во педесеттите години, поправо од 1954 до 1958 година, се појавија на јужнословенските простори пет преводи на генијалното дело на старата руска литература „Слово о полку Игореве“. Првин, во 1954 на словенечки, од проф. Рајко Нахтигал[1], и на бугарски, од Људмил Стојанов[2], потоа во 1957 на хрватскосрпски, од проф. Јосип Бадалиќ[3], и на македонски, од пишувачот на овие редови[4], и во 1958 на српскохрватски, од Милорад Паниќ-Сурепот[5].

Какви се тие преводи? Успеваат ли тие во сета полнота да го предадат древниот звук на „Словото“?

2. Пред сè би сакал да истакнам еден беспорен факт, посочен, инаку, од знаменитата српска писателка Исидора Секулиќ (1877 — 1958): „Староруски текст (на „Словото“ — Т.Д.) толико је близак српском језику, срպштини колико није близак модерном руском језику. Лексички и синтаксички ближи срպштини него модерној руштини. Сем неколико речи за које је потребан речник или тумач, наш човек, културан, начитан, ако још и са извесним знањем руског језика, може слободно запливати у оригинал. Да смо задржали двојину, нешто назалности, нешто нагла-

---

[1] *Staroruski ep Slovo o polku Igořevé*. Slovensko izdajo je priredil prof. dr. Rajko Nahtigal, redni član Slovenske akademije znanosti in umetnosti, SAZU. Razred za filološke i literarne vede. Dela 8, Inštitut za slovenski jezik, 5. Ljubljana 1954. (Понатаму изданиево се приведува под Nahtigal).

[2] *Песен за похода на Игор, Игор Святославич, внук Олегов*. Преведе Людмил Стоянов. Издание на Българската академия на науките. София 1954. (Понатаму изданиево се приведува под Стоянов.).

[3] Josip Badalić, *„Slovo o polku Igoreve“ u hrvatskom prijevodu*. Spjev o vojevanju Igorovu, Igora, sina Svjatoslavova, unuka Olegova. „Slavistična revija“. Časopis za literarno zgodovino in jezik. Rajku Nahtigalu za osamdesetletnico. Ljubljana. X. letnik, št. 1 — 4, 1957, стр. 217 — 221 и 222 — 229. (Понатаму изданиево се приведува под Badalić).

[4] *Слово за походот Игорев*. Превод од староруски и коментар на Тодор Димитровски. „Млада литература“, 1957, бр. 10, стр. 56 — 82. Во одделна книга, во издание на „Кочо Рацин“, преводот е објавен во 1960. (Понатаму изданието од 1960 се приведува под Димитровски.)

[5] *Слово о полку Игорову*. Јуначки спев XII века. Са староруског превео М. Панић—Суреп. Београд 1957. (Понатаму изданиево се приведува под Панић—Суреп.)

сака на средњем слогу, било би станцâ које би гласиле старосрпски“[6]. И понатаму: „А понекад је свака реч у стиху слична у српском и староруском, и сад треба бити музикалан да сваки слог измениш звуком да би говорио а музика испадне равне вредности“[7].

Има, според мене, повеќе основи што е тоа така. Ќе истакнам две: прво, структурата на обата јазика, современиот српскохрватски и староруските, е мошне слична на повеќе рамништа; второ, еден од моќните фактори во изградувањето на современиот српски или хрватски литературен јазик е токму јазикот на народното творештво, на народната поезија, посебно епската. А елементи на народна поезија — и во ликовите и во организацијата на одделни синтаксички целости, и во изразните средства — тоа е видливо уште на прв поглед — се среќаваат на многу места во „Словото“[8].

3. Токму инкорпорирањето на елементи од јазикот на народната поезија во современиот српскохрватски јазик, но така што речиси да не се чувствува нивната посебност, му дава можност на преведувачот на „Словото“ на српскохрватски јазик изобилно да ги користи тие елементи. Неколку цитати од прозниот превод на „Словото“ од проф. Јосип Бадалиќ (1888) добро тоа ќе ни го покажат:

„Bojan bo prevješti, kad htijaše o kome pjesmu slagati, tad mišlju letijaše kao bijela vjeverica po drvetu, kao mrki vuče po zemlji, kao sivi soko pod oblacima“[9]. Преведувачот посегнал по вокативната форма *mrki vuče* — којашто во народната српска или хрватска народна поезија се употребува и со номинативно значење па може во реченицата/стихот да биде и подмет — за да го стилизира своето кажување, а читателот да не почувствува во тоа ни извештаченост, ни натегнатост на фразата. Се разбира, за тоа придонесуваат и имперфектот *хтијаше*, и синтагмата од народната поезија *сиви соко*, потоа инфинитивот *слагати*, и др.

Друг пример: „Braćo i družino! Ta bolje je poginuti nego robljem postanuti!“[10]. Пак епско кажување, својствено не само на народната поезија туку и на широки говорни подрачја на српскохтрватскиот јазик (Херцеговина, Босна, Црна Гора). Инструменталот *robljem* и архаизираниот инфинитив *postanuti* и сега се доживуваат од припадниците на српскохрватскиот јазик не како нешто што ѝ припаѓа само на народната поезија, зашто тие се сосем можни и во современа реч, во уметнички и публицистички текстови.

Или: „Igor čeka mila brata Vsevoloda“[11] (наспрема кој текст во оригиналот стои: „Игорь ждетъ мила брата Всеволода“)[12]. Употребата на неопределениот облик на придавката во акузатив (*mild*) е нешто

[6] Исидора Секулић, *Говор и језик*. Сабрана дела. Књига једанаеста. Матица српска, Нови Сад 1966, стр. 300.

[7] Истото, стр. 310.

[8] Д. С. Лихачев, „*Слово о полку Игореве*“. Историко-литературный очерк. Москва 1976, стр. 99 — 103. (Понатаму изданиево се приведува под Лихачев.)

[9] Badalić, 222.

[10] Ibid.

[11] Ibid.

[12] Лихачев, 123.

сосема обично не само во народната поезија туку и на широко подрачје од српскохрватскиот јазик, па оттаму е таа и нормирана во литературниот јазик.

Би сме можеле такви места од преводот на проф. Бадалиќ да посочиме уште многу, и тие би биле само доказ за тврдењето на Исидора Секулиќ дека претпоставките за успешен превод на „Слово о полку Игореве" на српскохрватски јазик лежат токму во самиот јазик, во неговата блискост со јазикот на знаменитото „златно слово на старата руска литература"[13].

Затоа преводот на проф. Ј. Бадалиќ, иако работен во прозна форма, на многу места зазвучува, токму благодарејќи на структурата на српскохрватскот јазик и на епскиот стил што се чувствува во преводот, мошне сугестивно не отстапувајќи пред вредностите на старорускиот оригинал на „Словото". Еве едно такво место:

„Biše se dan, biše se drugi; treći dan o podne padoše stijezi Igorovi. Tu se braća rastadoše na obali Kajale brze. Tu krvavoga vina nesta; tu pir dokončaše hrabri ruski sinci: svatove napojiše, a sami za zemlju rusku polegoše. Ponikla trava žalošću, a drvlje se od tuge do zemlje povinulo"[14].

Вистина, проф. Ј. Бадалиќ, наспроти прецизноста со која го предава старорускиот текст и извонредно преведените места, што е секако плод на мајсторското познавање на обата јазика, и на старорускиот и на српскохрватскиот, ќе го нарече својот прозен превод „pokušaj prijevoda „Slova""[15] и ќе го објави „sa željom da izazove spremnije, koji će moj pokušaj nadmašiti i time u našoj prijevodnoj (naučnoj) književnosti popuniti jednu nesumnjivu prazninu"[16].

4. Преведувачот го има работено својот текст според извонредното научно издание на „Словото" на проф. Рајко Нахтигал (1877 — 1958), којшто — во тешки услови, лишен од најновата литература за „Словото" — наедно со текстот на првото печатено издание на „Словото" (Editio princeps), даде и реконструкција на старорускиот јазик во него, потоа латиничка транскрипција и, на крајот, превод на „Словото" на словенечки јазик[17]. Тој превод, авторот на овој значаен труд во кој се секој збор и форма од старорускиот текст прецизно обработени и коментирани, „ne zasleduje posebnih literarnih ciljev, tem več je... filološko usmerjen le za umevanje ruskega teksta. Ono drugo je vse cura posterior"[18]. Ако се знае дека проф. Рајко Нахтигал беше, како и проф. Бадалиќ, одличен познавач на старорускиот јазик и на својот сопствен, ни се чини дека е престрог кон својот превод. Него морал да го понесе стилот на „Словото", неговите високи уметнички вредности, и тој самиот не можел да остане рамнодушен кон нив колку и да тврди дека му е тоа

---

[13] *Слово о полку Игореве.* Вступительная статья, редакция текста, дословный и объяснительный перевод с древнерусского, примечания Д. С. Лихачева. Москва 1975, стр. 5.

[14] Badalić, 224.

[15] Badalić, 221.

[16] Ibid.

[17] Nahtigal, 24 — 61.

[18] Nahtigal, 5.

„последна грижа“. Затоа преводот на проф. Рајко Нахтигал го доживуваме не само како совршено точен и научнички студен туку на ред места, по своите дострели на уметнички план, рамен на оригиналот. Таков, тој несомнено ќе му послужи на идниот словенечки преведувач/препевач на „Словото“ да постигне, во уметничкото транспонирање на текстот, завидни резултати.

Ќе си дозволам да цитирам две такви места:

„Spalila je knezu um strast in zastrla mu je (to) znamenje vnema pokusiti Dona Velikega. „Hočem namreč, je rekel, kopje prelomiti na koncu polovške stepe z vami, ruski sinovi, hočem glavo svojo položiti, ali piti s šlemom iz Dona“[19].

„A moji so ti Kurjani izkušeni vitezi: pod trobentami poviti, pod šlemi zazibani, na koncu kopja vzrejeni; za pota vedo, jaruge so im znane, loki so pri njih napeti, tulci odprti, sablje nabrušene; sami skačejo kakor seri volcje, na poljani, iščoč sebi časti, a knezu slave“[20].

Меѓутоа, колку и да сеќаваме дека во преводите на професорите Бадалиќ и Нахтигал има на повеќе места различен ритам и музика во прозното кажување, што е несомнено плод и на применетата постапка при преведувањето на староруския текст, сепак во нив сите вредности на „Словото“ не можат да дојдат до израз.

5. Проф. Д. С. Лихачов, како што е познато, ги издели во поново време ритмичките единици во „Словото“ и со тоа направи извонреден пробив во разбирањето и доживувањето на уметничките вредности содржани во него. Почувствувавме уште повеќе дека „ритамот на „Слово о полку Игореве“ е заснован врз рамнотежата на одделни синтаксички единици, синтаксички паузи и интонации. Тој не претполага равенство на деловите, туку се заснова врз нивната р а м н о т е ж а: по неколку (три-четири) кратки синтаксички единици следува една долга; долгите единици се завршуваат со една кратка, или две средни се градени симетрично, без да бараат поткрепа, и сл. Карактеристична црта на ритмиката на „Словото“ е најтесната нејзина врска со емоционалната и логичката смисла на раскажувањето. Пред нас се во „Словото“ живи интонации. Беспогрешното усеќавање на тие интонации од страна на читателите и создава впечаток за чудесната леснина на целиот текст на „Словото“[21].

Токму изделувањето на ритмичките единици на „Словото“ извонредно многу спомогна да ги сфаќаме нив како „слободни стихови“ на една чудесна голема стихотворба. За нас, Југословените, тоа беше сосем природно, зашто кај нас, во нашата земја, со децении веќе доминира во поезијата слободниот стих, така што не тежи веќе врз современите генерации анахроното сфаќање дека една песна е вистинска поетска творба само ако е во врзан стих, со определена метрика и сл. „Деветнаести век — со право ќе напише преведувачот на „Словото“ Милорад Паниќ-Суреп — није осећао слободан стих; у њему су одређени облици чврсто владали укусом људи. Морали су им се потчињавати и преводиоци

[19] N a h t i g a l, 27.
[20] N a h t i g a l, 29.
[21] Д и м и т р о в с к и, 48.

старих текстова. И зато се при превођењу „Слова" примењују све могуће строфе и стопе, метри и сликови. То неизбежно доводи до препевавања, тојест до квалитетних измена музике и речника оригинала. У множини таквих превода заиста се може наћи изврсних поетских остварења, али веома мало двојника (т.е. конгенијални преводи — Т.Д.) старог спева".[22] Последниве констатации важат и за ред понови, советски и други, препеви на „Словото".

Изделувањето на ритмичките единици во „Словото" претставува, според тоа, и огромна помош укажана на преведувачите негови. Зашто, „савремена метрика даје могућности да се отклони једна од основних сметњи при превођењу ове поетске творевине далеке прошлости, тј. даје могућности да се нађе савремена поетска форма која неће бити у супротности са оригиналом"[23].

6. Прв го искористи ова несомнено постигање на советската наука, преведувајќи го „Словото" на еден јужнословенски јазик, познатиот бугарски писател Људмил Стојанов (1888 — 1973). Тој чесно признава дека „първата стихотворна редакция (на текстуалниот превод на „Словото" — Т.Д.) у мен се отклони по тълкуването на А. Югов, чийто превод издава правдиви, но често твърде смели хипотези по отношение на староруския оригинал"[24] Но по излегувањето на преводот на Лихачов, бугарскиот преведувач на „Словото" се откажува од „това увлечение и така се наложи втора стихотворна редакция на поемата, която от своя страна претърпя коренни промени. . ."[25]. Таа „първа стихотворна редакция" на најновиот бугарски превод на „Словото" има оставено траги и во дефинитивниот текст на преводот. Зашто, во преводот се среќаваат и „буйни коне"[26] и „бързи коне"[27], при сè што во оригиналот обата пати стои „бръзыя комони"[28]; „пепеляв вълк"[29] и „сиви вълци"[30] наспроти фактот дека во оригиналот има само „серый вълкъ"[31] „серыи влъци"[32]. Има и поголеми отстапувања од текстот на оригиналот. Ритмичката единица „орли клектомъ на кости звѣри зовут"[33] е преведена со „орли с крясък зверове зоват на плячка"[34] (сп. кај Бадалиќ: „Orlovi kliktajima na kosti zvijeri zovu"[35]); двете ритмички единици од оригиналот „Дълго ночь мрькнетъ. Заря свѣтъ запала"[36] се предадени на бугарски како „Нощта бавно отминава. / Зората едва

---

[22] Панић—Суреп, 15.
[23] Панић—Суреп, 22.
[24] Стоянов, 13.
[25] Стоянов, 14.
[26] Стоянов, 18.
[27] Стоянов, 23.
[28] Лихачев, 122 и 124.
[29] Стоянов, 17.
[30] Стоянов, 23.
[31] Лихачев, 121.
[32] Лихачев, 124.
[33] Лихачев, 125.
[34] Стоянов, 24.
[35] Badalić, 223.
[36] Лихачев, 125.

се разгаря“[37] (сп. кај Бадалиќ: „Dugo noć mrkne. Zora zarudi“[38]). Или ритмичките единици „Спал князю умъ /похоти/ и жалость ему знамение заступи / искусити Дону великаго“[39] добиле ваква трансформација: „В жажда душата на княза гори — / пряко небесни знамения / да види великия Дон![40]“ (сп. кај Бадалиќ: „Pomutila strast knezu pamet, te u žudnji da srkne Dona velikoga zaboravi znamenje“[41]. Или ритмичките единици речиси од почетокот на „Словото“: „Начати же ся тъй пѣсни/ по былинамъ сего времени, / а не по замышлению Бояню“[42] во преводот на Љ. Стојанов се предадени со „Ала да почнем песента / с днешни истински събития, / а не с приумиците на Бояна“[43] (сп. кај Бадалиќ: „Hajde zato da započnemo ovaj spjev po zbivanjima ovoga vremena, a ne po zamisli Bojanovoj“[44].

Преводот на Љ. Стојанов има несомнени уметнички достоинства и прекрасно предадени пасажи од староруският оригинал. Има, меѓутоа, и слаби страни. Нив ги гледаме, пред сѐ, во ненужните отстапувања од текстот на оригиналот и таму каде што немало потреба (се работи, во крајна линија, за слободен стих!) и, второ, во недоволното користење на јазикот и изразните средства на бугарската народна поезија[44a] на не мал број места во староруският оригинал.

7. Вистински подвиг во преведувањето на „Слово о полку Игореве“ на српскохрватски јазик има сторено поетот и истакнат научен работник Милорад Паниќ-Суреп (1912—1968). Уште во текот на печатењето на својот прозен превод на „Словото“ во „Slavistična revija“ проф. Јосип Бадалиќ ќе се најде побуден да додаде неколку реда на крајот од својот текст: „Za vrijeme štampanja ovoga priloga izdan je nov — i najbolji — srpski prijevod „Slova“ (u slobodnom stihu) iz pera M. Panića-Surepa.“[45] А Исидора Секулиќ, восхитена од „еден од најубавите успеси на поетскиот опус“ на преведувачот, ќе се одзве уште веднаш (во 1958) со инспиративниот есеј „Време древно, песник незнан, песма дивна“[46] и ќе напише: „Панић, да нема познато име, могао би бити знан и цењен некако слично писцу оригинала: онај што је писао *Слово*, онај што је у Београду, седми по реду, године 57. превео на српски *Слово*“[47].

Тргнувајќи од тоа дека „Словото“ е „чиста поезија, али без стихова, сликова, чак и без асонанца“[48], и дека неговиот ритам се заснова

[37] Стоянов, 25.
[38] Badalić, 223.
[39] Лихачев, 122, 123.
[40] Стоянов, 21.
[41] Badalić, 222.
[42] Лихачев, 121.
[43] Стоянов, 17.
[44] Badalić, 222.
[44a] За нејзините особености в. *Л. Андрейчин, Старина и традиция в изразните средства на народното творчество*. Език и стил на български писатели, кн. 1, София 1962, стр. 5 — 25.
[45] Badalić, 221.
[46] Исидора Секулић, op. cit., стр. 292 — 301.
[47] Истото, стр. 296.
[48] Панић—Суреп, 23.

врз музичката фраза на говорната реченица[49], М. Паниќ-Суреп си поставил задача „да се, према својим могућностима, унесе у једну стару, давно минулу музику и да је, заједно са материјом коју проткива, пренесе у своје време"[50]. При тоа тој водел посебна сметка — иако самиот го негира тоа — за формалната должина на секоја ритмичка единица во оригиналот, со стремеж „да уловим дух целине и једне целе музичке фразе"[50].

Ритмичките единици (респ. стиховите) во преводот на Паниќ-Суреп содржат секогаш парен број слогови: 2, 4, 6, 8, 10, 12, 14, 16 и 20. Благодарејќи на истоветната структура на јазикот на оригиналот и јазикот на преводот и нивната извонредна блискост, преведувачот успеал со мошне добра организација на ритмичките единици да ја предаде, користејќи добро погодени лексеми, нивната содржина. Ќе приведеме, за илустрација, неколку места од „Словото" во превод на М. Паниќ-Суреп:

„. . .Тај кад раздор старих дана помињаше/ — причало се —/ пушта десет соколова против јата лабудова:/ и првога кога стигне,/ он натера да запева/ о староме Јарославу, / о храброме Мстиславу/ што Ређеђи смаче главу пред четама пред касошким, / ил о дичном о Роману Свјатславичу"[52] (ритмички единици од 12, 4, 16, 8, 8, 8, 16 и и 12 слога).

„. . . Полагано, дуго мркне. . ./ Румен зраци већ су згасли. . . . / Прекрилила магла поља. . ./ Славујева песма усну, /говор чавки разбуди се. / Руси поља непрегледна црвен штитом преградише / тражећ за се част бојевну, кнезу славу"[53] (8, 8, 8, 8, 8, 16, 12).

„. . . Спи у пољу храбро гнездо Ољегово. / Далеко се залетело! / Није оно за плен лаки одгојено / ни соколу, / ни јастребу, а ни теби, црни вране, / ти погани Половљане! / Гзак ко курјак бежи даље, / а Кончак му пут казује води Дону великоме"[54] (12, 8, 12, 4, 4, 8, 8, 8, 16).

„. . .Зар је што од рана драже, браћо, оном што отури част, / богатство, / град Чернигов, златни престо прeђедовски, / своју милу, жељковану лепотицу кћер Глебову, / и навике, обичаје?"[55] (17 + 3, 12, 16, 8).

„. . .„Дан се бише, / бише други; трећег дана око подне паше стези Игорови. /Ту се браћа разлучише на обали Кајалиној; / ту крввина не дотече, / ту пир Руси окончаше"[56] (4, 4, 16, 8, 8).

Ги одбравме овие ритмични целости без посебен труд. Споредете ги со соодветните во старорускиот текст на „Словото" и ќе се уверите во вистинското мајсторство на преведувачот да го додржи ритамот

---

[49] Ibid.
[50] Паниħ—Суреп, 25.
[51] Ibid.
[52] Паниħ—Суреп, 35.
[53] Паниħ—Суреп, 35.
[54] Паниħ—Суреп, 45, 46.
[55] Паниħ—Суреп, 49.
[56] Паниħ—Суреп, 53.

на оригиналот и да сугерира мелодиозна говорна фраза. И уште нешто: не менувајќи ја содржината на ритмичката единица, туку само, во крајна нужда, додавајќи понекој неопходен збор.

Затоа можеме наполно да се согласиме со Исидора Секулиќ дека М. Паниќ-Суреп како преведувач на „Словото" е поет „са финим слухом и за дикцију и за мелодију, за виртуозну комбинацију кратких и других стихова, за лиценцију употребе слободног стиха, најзад за, по моме тврдом убеђењу, за онај стил, висок стил уметничке речи где се поезија и проза помажу дискретно, музички осетљиво, ритмички и музички непосредно"[57]. Резултатот е неповторлив: „Словото" на генијалниот незнаен поет на старата Русија од XII век и преводот на М. Паниќ-Суреп се „два оригинала, два близанца"[58].

Мораме овде да истакнеме дека уште една работа му помогнала на преведувачот „да даде нашу мелодију, нашу епску мелодију, да буде старински и средњовекован"[59]. Тоа е српскохрватската народна поезија, чиишто особености тој изобилно ги користи[60]. Ќе приведам некои од нив.

а) Елидирање на вокали (предизвикано од потребата да се зачува метричката схема): не би *л*, браћо, лепо било (35)[61]; та ту песму *йеваш* треба (35); *ил найиш* се шлемом Дона (39); *скакушо* би, славују, по дрвећу умишљену (39); ноћ, стењући на *њеї'* грозом птице буди (41); *измеђ* коња угарскијех (51); награбише *с'* красних дева половецких (45); *ал* гракташе често врани / трупла *делећ измеђ* себе, / а и чавке свој збор браше/ *шражећ* дела у мршини (51) и др.

б) Образување на неменлива словенска придавка (под влијание на турските состави *мор долама* и др.): *Румен* зраци већ су згасли (45); *сребрн* дршку / јуначини Свјатославу (45); Руси поља непрегледна *црвен* штитом преградише (45); *црн* облаци с мора плове (47); Већ не тече *сребрн* струјом река Сула (71); тресућ собом *сшуден* росу (81); што му стера *зелен* траву (83) и др.

в) Образување на множина на *-и* од ред едносложни именки од м. род: *луци* вазда затегнути (41); сташе *кнези* за све мало / говорити „велико је" (55); и краљеве *йуше* сечеш (67); преста борба наших *кнеза* с поганима (53); они некад без штитова, само с *ножи* (место: с ножима, с ножевима) из чизама (63); и док *кнези* против себе сами буне свуд коваху (55); где су ваши златни *шлеми* (69); одложише једном *маче* рушилачке (73) и др.

---

[57] Исидора Секулић, op. cit., стр. 300, 301.

[58] Истото, 301.

[59] Ibid.

[60] За нејзините особености в. Т. Maretić, *Naša narodna epika* (ново издание), Beograd 1966.

[61] Броевите во загради ја означуваат страницата од преводот на М. Паниќ-Суреп.

г) Употреба на иста основа во глаголскиот предикат и објектот: сташе *мостит мосте* блатом (45; сп. во староруският текст: начашя мосты мостити по болотомъ[62]).

д) Образување сложени зборови од две именки (по турски образец): О Бојане, *славуј-певче* старих дана (39); А Свјатополк са Кајале *раван-ходом* оца доне (51); ту *крв-вина* не дотече (53); сам испусти *бисер душу* (71); свакојаким половецким *бисер благом* (45) и др.

ѓ) Образување присвојни придавки од хидроними: Ту се браћа разлучише на обали *Кајалиној* (53); Тад обале *Немизине* (75) и др.

е) Употреба на вокативот во позиција на субјект: по пољима *мрки вуче, / сури орле* под облаке (35); и буј-тур му *Всеволоде* проговори (389); грозни кнез кијевљански *Свјатославе* (57);Ољег и млад *Свјатославе* (61); Тад велики *Свјатославе* /.../ ово рече (61) и др.

ж) Почеста употреба на посесивниот датив од лични заменки: на телу *му* јуначкоме (77); што у пољу безводноме жеђу скврчи лукове *им* (79); јао телу без главе *му* (87) и др.

з) Почеста употреба на имперфектот: ал кад кога тај *хоћаше* опевати (35); тај каде раздор старих дана *помињаше* (35); А тајОљег мачем буне свуд *коваше* (49); јеку о том већ *слушаше* стари мудри Јарославе (49); и док кнези против себе сами буне свуд *коваху* (55); Синоћ су ми — он *причаше* — навлачили / покров црни (59); а шикара ко кијанска *дизаше се* у подграђу (59) и др.

ѕ) Повторување на исти предлози: што Ређеђи смаче главу *пред* четама *пред* касошким, / ил *о* дичном *о* Роману Свјатславићу (35); штекћу лије *на* штитове *на* црвене (43); а *на* реци *на* Кајали, / покрај Дона великога! (сп. во староруският текст: на рѣцѣ на Каялѣ, / у Дону великаго![63]); и *на* покров *на* зелени, крај Канине (51); и *под* шлемом *под* црвеним (71) и др.

и) Инкорприрање на глаголот во синтагма од придавка и именка: ког могућно било није за кијевске *везат* горе (75); ту гвоздени *млате* ланци (73); на брза *се бацив* коња (81) и др.

ј) Честа употреба на синтагми од именка и придавка: Пљусак стрела доћ ће с *Дона великога*! (47); под њиховим *мачевима челичнима* (69); и *сулице ваше пољске* (69) зарад своје *Земље Руске* (71); *трубе трубе городненске* (71) и др.

---

[62] Лихачев, 126.
[63] Лихачев, 127.

Овие, а и други особености од репертоарот на изразните средства на српскохрватската народна поезија[64] користени од М. Паниќ-Суреп несомнено многу имаат придонесено да дојдат до полн израз големите уметнички вредности на „Слово о полку Игореве" во неговата „српска варијација"[65].

8. Што се однесува до современиот македонски уметнички превод на „Словото", излезен од под моево перо, јас — од разбирливи причини — нема да зборувам за него. Но она што во тој превод може лесно да се забележи — тоа е користењето на цртите и изразните средства на јазикот на македонската народна поезија, особено на местата каде што и во старорускиот текст на „Словото" се тие елементи јасно пројавени. Проникнат со такви црти, емоционално обоен и лежерно стилизиран јазик спомага, посебно во македонскава јазична ситуација[66], да биде и на тој начин сугериран древниот звук на бесмртната творба на староруската литература.

---

[64] Впрочем, тие средства ѝ се својствени воопшто на јужнословенската народна поезија. За нив во македонската народна поезија вид. ја одличната студија на Блаже Конески, *Јазикот на македонската народна поезија*, Скопје 1971, посебно стр. 9 — 49. Така, за елидирањето — стр. 13; за образувањето на неменливи словенски придавки — стр. 26; за плуралните облици на *-и* кај еднослoжните именки од м.р. — стр. 29; за вокативната форма во функција на субјект — стр. 47, 48; за повторувањето на исти предлози — стр. 41, 42 и др.

[65] Исидора Секулиќ, ор. cit., стр. 292.

[66] Наспроти фактот дека во јазикот на македонската народна поезија „се содржат повеќе елементи што го диференцираат од народниот јазик", „восприемајќи ја спонтано народната песна, ние како и да не ги забележуваме во вистинска мера. Во нашата средина усното народно творештво има останато како жива па и доминантна дејност во областа на уметничкиот збор сè до најново време. На негова основа, и со вклучување во себе на повеќе негови јазични карактеристики, почна да се создава современата македонска пишувана поезија. Во една таква средина карактеристиките на оралниот поетски јазик се присутни во свеста на секој говорител, којшто живее не само во традицијата на јазикот на секидневната комуникација, ами уште од детство се проникнува со звукот на народната песна, се вклучува во живата традиција на обработениот поетски збор во народната поезија". Затоа за припадникот на македонскиот јазик „можеме на речеме дека неговиот слух е полн со звуци од народната песна. Доволно е тој да се „исклучи" од секидневниот говор и да се „вклучи" во јазикот на поетската традиција, па да го доживува тој јазик со спонтаност што отклонува секаков конфликт со современата јазична норма" (в. Блаже Конески, ор. cit., стр. 7).

*Харалампие* ПОЛЕНАКОВИЌ

# ПРВИТЕ ПРЕВОДИ НА И. А. КРИЛОВ НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК НАПРАВЕНИ ОД АНДРЕЈА Д. ПЕТКОВИЌ

Помладиот од браќата башиноселци, Андреја Д. Петковиќ (1837—1897)[1], автор на две песни испеани на македонски јазик во годините кога штотуку се раѓаше македонската поезија, особено се истакнува со својот сатиричен тон во песната „Глас од далека земља", којашто до нашево време му се припишуваше на Константин Миладинов, а по откритието на Александар Спасов[2] се покажа дека е таа заправо стихотворба на Андреја Д. Петковиќ, и се утврди со мојот труд[3] откритието на А. Спасов, при што беше идентификуван велешкиот владика, чии недела се жигосуваа во стихотворбата на А. Петковиќ.

Објавувајќи ја како песна на Андреја Петковиќ, покрај песната „Глас од далска земља", А. Спасов ја донесе и втората оригинална песна на А. Петковиќ: „Могила в гора", за да му послужи на читателот како материјал за јазични, стилски и поетски карактеристики, кои им одговараат на соодветните од песната „Глас од далека земља", со што се даде уште еден доказ во полза на утврдувањето авторство на песната „Глас од далека земља".

## 1

Хронолошки прва по ред е напечатена песната „Могила в гора", во Цариградски вестник", X, бр. 465 од 9 јануари 1860 година (стр. 3). Втора по ред е напечатена стихотворбата „Глас од далека земља", во истиот весник, X. бр. 474 од 12 март 1860 (стр. 2).

[1] Х. Поленаковиќ, *Андреја Димитриевиќ Петковиќ* (1837—1897). Годишен зборник на Филолошкиот факултет, Скопје, кн. 1 1975, 157—159.

[2] А. Спасов, *Кој е автор на стихотворбата „Глас од далека земља'?* Македонски јазик. III — 7, 1952, 155—166;

[3] Х. Поленаковиќ, *Против кој владика е испеана песната на Андреја Петковиќ „Глас од далека земља"*, Во книгата: Во екот на народното будење. Скопје, 1973, 121—131.

Во меѓувреме — и пред да се напечатат оригиналните стихотворби на Петковиќ — во „Цариградски вестник" прво беше објавена дописката: „*Слово, изгласено в'в Велескошо училищше. Изгласил Андреј Д. Х. Пешков брашт Константинов*", год. В, бр. 57 од 20.X.1851! Всушност станува збор за текст напишан на еден смешан бугарско-руско-словенски јазик, со неколку збора од велешкиот говор. Ова „Слово" го прочитал при крајот на школската година Андреја Петков, како ученик кога „окончах первото лето в наставлението настоящаго учителя нашего".

Од печатењето на „Словото" требаше да минат доста години додека со своите оригинални стихови и со преводите од И. А. Крилов се јави од Одеса, како ученик на тамошниот Ришелевски лицеј „Андреј, Петкович, Башино—Селец".

Името на Андреја Д. Петковиќ го носат покрај спомнатите оригинални творби и т р и препеви од прославениот руски баснописец Иван А. Крилов.

Басните на И. А. Крилов се преведувани на многу јазици:

1. Врања в павунови пера, ЦВ, X, бр. 462 од 19.XII. 1859,
2. Младо дрвце, ЦВ, X, бр. 467 од 23.I.1860 и
3. Сочинитељ и разбојник, ЦВ, X, бр. 479 од 16.IV.1860.

2

Басната „*Врања в йавунови йера*" (Враня в павуновы пера) претставува препев од басната на И. А. Крилов В о р о н а (објавена во: Басни И. А. Крылова в IX книгах... пятое, полное издание, Санктпетербург, 1852; ова издание можеби го користел Андреја Петковиќ, бидејќи е најблиско до времето на неговиот престој во Русија; за моите потреби сум се користел и со: И. А. Крилов Сочинения в двух томах, Библиотека „Огонек", издательство „Правда", Москва, 1969. Со оваа басна завршува книга VII на изданието од 1852 година; во новото издание, што го користам, објавена е и басна со број 27, која ја нема во тоа од 1852.

Оваа басна ја користи Андреја Петковиќ како илустрација — сатира упрена против непријателите на првиот „бугарски" владика. Партенија Зографски, и одделно пртив Драган Цанков (1828—1911), уредник на весникот „България" и човек кој стоел на чело на унијатското движење во Бугарија и (Македонија). Во забелешката што оди пред препевот, Петковиќ ја изнесува содржината на басната за жабите кои крекале, барајќи цар, па го добиле жеравот за цар, а тој за секој обед (ручек и вечера) ќе проголташе по неколку жаби, па тогаш жабите станале и против него! Несмасно стилизирана споредбата, Петковиќ ги спореди „Бугарите" со жабите. Само во случајот со владиката, тој „сиромах" не бил како жеравот, дури не знаел, откако на барање на „Бугарите" бил назначен за владика, главата каде да ја „подклопит". Продолжувајќи ја споредбата. Петковиќ додава дека викотот пртоив „бу-

гарскиот" владика доаѓал од ,,тија мрзливи Латинци, што немат кој во царштината им да верува, искат прости человеци барат, за да ги изл'жат".

Во последниот пасус од забелешката Петковиќ директно му се обрнува на Цанков (наречувајќи го: ,,Драганчу"): нека се поучи од ,,прикаката" (место басната!), која е преведена од прочуениот Иван Крилов.

Препевот на басната Петковиќ го потпишал: ,,Состави Андреј Петкович"

Еве го првиот македонски препев од една басна на И. А. Крилов. Се разбира, во ,,Цариградски вестник" препевот е напечатен со тогашната граѓанска кирилица, којашто ја употребуваа повеќе словенски народи меѓу кои и Бугарите. Препевот се донесува со денешната македонска кирилица, при што се запазени сите јазични особености на оригиналот-препевот.

*Некеш ли никој да не ти се смее,*
*Држи си харно свој род и племја,*
*От трговца ми сја орач далеко држи.*
*Ако ми си малечек создаден, милиј,*
*Немој ми сја ти в големци дигај, —*
*Нека ти твој рост на памјати лежи.**

*Врана ми сја прехубаво нат'кмила,*
*С паунови перја опаш накитила*
*И ми шета с пауни пргорделиво.*

*Она мисли, што пријатели нејзини,*
*И близки и далеки роднини,*
*Стрмглав ке сја от секаде трчат,*
*Да ово невидвно ошть чудо видјат;*

*Што дошло веке времја*
*Кога ке сја и врана земе*
*За украшение у царска кука*
*На место паунка милка. —*

*Но оле-ле, леле, олеле*
*Што би они тогај видели?—*
*Пауни опаш врани оскубали*
*И за срамота ја жива отпуштили.*

---

* Антон П. Стоилов во својата книга: *Български книжевници от Македония*, I, 1704—1878, Софија, 1922, 87, во краткатa белешка: „Константин и Андрей Петкович", ги цитира „началните стихове на едно стихотворение". Ја цитира првата строфа од препевот на басната на Крилов, не прецизирајќи за чии стихови станува збор!

*Врана ми взе тугај да бега*
*И назад веќе не гледа:*
*Не е, вели врана, оште штета голема*
*Што ја паунови изгубих, сирота перја,*
*Но моја е жаљба ошт поголема*
*Што ми е толку цели останаха крилја:*

*Каде ќе она сега*
*Сирота да бега?*
*Пак до свои стари*
*Мили врани — сестри. —*

*Но они ја желна не познали,*
*И ми ја љуто доскубали.*

*
* *

Во препевот од Крилов, Петковиќ започнувајќи од самиот наслов, па одејќи до крајот на басната, доста слободно сѐ однесувал кон оригиналот, гледајќи да ја сочува основната смисла и порака на басната, но таа да биде и прифатена од читателот, пред сѐ од македонскиот читател, бидејќи во прв ред нему му била наменета.

Од едноставниот наслов на басната во рускиот оригинал: „В о р о н а", во печатениот текст се дојде до проширување на насловот, Претполагам дека овој наслов не го дал Андреја Петковиќ, туку некој во редакцијата на „Цариградски вестник" (веројатно уредникот). Ова да го помислам ми даваат повод следниве факти: во препевот на сите места се употребува обликот в р а н а, наместо в р а н я од печатениот текст на насловот, место обликот: п а в у н о в ы од насловот во печатениот текст, во целиот контекст од препевот се употребува обликот паунови, пауни, паунка!

Крајот на басната, кој во оригиналниот текст има десет стиха и во кој баснописецот му дава еден близок пример на рускиот читател, земен од животот на руските луѓе: желбата на девојката Матрена, ќерка на некој богат трговец, со пари да се мажи за барон, — па и таа ја доживува судбината на вранатa од басната:

„И сделалась моя Матрена
Ни Пава, ни Ворона"

— Петковиќ го испушта, бидејќи овој пример ништо не му кажувал на македонскиот читател!

Додека рускиот оригинал има 25 стиха, македонскиот препев има 33 стиха. Препејувајќи го Крилов ,Петковиќ, при сета слобода што си ја дозволил, барајќи соодветни, прифатливи решенија во пре-

певот, го одбегнувал ропското држење на лексиката и фразата на оригиналот, но притоа настојувајќи да не го изневери руския баснописец во основната замисла, така што препевот се чита со задоволство.

Првата строфа од басната претставува поука, или „нравоучение", како би рекол Доситеј Обрадовиќ. Препевот на оваа строфа ги носи основните белези на целата басна: прилагодување кон разбирањата на македонскиот читател. Еве примери од тоа прилагодување: рускиот текст:

. . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . .
„Держися звания, в котором ты рожден,
Простолюдин со знатью не роднися"

ја добил оваа македонска финеса:

„Держи си харно свој род и племја,
От трговца ми сја орач далеко држи".

Во препевот место „звания", кое делува службено, и учено, дадено е поблиското до народното разбирање: род и племја. Во вториот стих, од цитираниве, во препевот се даваат други ликови, конкретни: трговец и орач, место „простолюдин" кој не се ородува „со знатью" — од рускиот оригинал. Македонскиот читател ги знаел трговците како нешто што отскокнува од орачот; на рускиот читател, и воопшто, му беше познат благородникот кој го експлоатирал обичниот човек. Со замената: трговец место благородник на читателите од Велес, Башино Село, и инаку од Македонија, му се даваше пореална слика, која се дополнуваше и со одредувањето на орачот во македонскиот препев место кој било од простољудието од рускиот оригинал.

Многу поинтимно му се обрнува на македонскиот читател поетот-препејувачот, кога ја пренесува на македонски поракага на рускиот баснописец:

И„ если карлой сотворен,
То в великаны не тянися,
А помни свой ты чаще рост"—

„Ако *ми* си налечок создаден, *милиј*,
Немој *ми* сја ти в големци дигај,—
Нека ти твој рост на памјат лежи".

По „нравоучението", со два стиха Крилов ја прикажува „мајсторијата" на враната;

„Утыкавши себе павлиным перьем хвост,
Ворона с Павами пошла гулять спесиво—"

На Петковиќ му беа потребни три стиха интонирани со народната дикција, за да ја даде сликата на лекоумната врана:

„Врана ми сја прехубаво нат'кмила,
С паунови перја опаш накитила
И ми шета с пауни прегорделиво"

при што ја зајакнува сликата во првиот стих со придавката, „прехубаво", а во третиот со „прегорделиво", м. само горделиво!

И следните стихови на оригиналот:

„И думает, что на нее
Родня и прежние приятели ее
Все заглядятся, как на диво;

Что Павам всем она сестра
И что пришла ее пора
Быть украшением Юнонина двора.

Петковиќ делумно ги проширува во осум стихови, со заменувањето претставата каде се чувале пауните: место на „Юнонина двора" — „у, царска куќја" и со некои други додавања „и близки и далеки роднини", „стрмглав" и др.

Испуштајќи го стихот на Крилов:

„Какой же вышел плод ее высокомерья?"

и вметнувајќи свои, слободни, во духот на народното творештво,

„Но оле-ле. леле, олеле
Што би они тогај видели?
Пауни опаш врани оскубали
И за срамота ја жива отпуштили.

Врана ми взе тугај да бега
И назад, веќе не гледа:
Не е, вели врана, оште штета голема
Што ја паунови изгубих, сирота перја.
Но моја е жаљба ошт поголема
Што ми е толку цели останаха крилја:

Каде ке она сега
Сирота да бега?
Пак до свои стари
Мили врани-сестри —

Но они ја жална не познали,
И ми ја љуто доскубали“

Андреја Петковиќ дал речиси наполно своја верзија на оригиналот кој гласи:

„Что Павамы она ощипана кругом,
И что, бежав от них, едва не кувырком,
Не говоря уж о чужом,
На ней и свеоего осталось мало перья
Она было назад к своим; но те совсем
Заклеванной Вороны не узнали,
Ворону вдосталь ощипали.
И кончились ее затеи тем,
Что от Ворон она отстала,
А к Павам не пристала“

Втората басна на И. А. З. Крилов во препев на Андреја Петковиќ е: „Младо дърв це“. Ја има во двете изданија од басните на Крилов со кои се користев при пишувањето на овој труд и има наслов: Дерево. Објавена е во III книга на басните од Крилов и носи број XIV.

Басната е посветена на познатиот бугарски трговец во Одеса Николај Миронович Тошков (1816—1874), кој парично помагал школи во Бугарија и Македонија (Неврокоп, Охрид). Кон препевот Петковиќ пропуштил да го истакне фактот дека е тоа басна од Крилов, а под препевот стои: „Состави Андрей Петкович.“*

Басната „Дерево“ има 31 стих, а препевот „Младо дрвце“ 40 стихови! Еве го препевот на втората басна од Крилов:

„На память родолюбивому Н. М. Тошкову

*Младо дрвце*

*Младо дрвце видело дрвара*
*С тежка и остра в раци секира*
*И тихо му вели:*
*„Пријателе милиј!*
*„Ти околу мене гора изсечи,*
*Која ми многу да растам пречи:*
*С'нцу не дава да до мен' дојде,*
*Ни ког' излезе, ни кога заводе*

---

* Стоянов, *Бгъарска възрожденска книжнина*, I, 285, София, 1957, додека за првата и третата басна на Крилов, означува дека се работи за преводи од басните на Крилов, во случајов за „Младо дървце" тоа не го чини.

*„На кор'ни сеїде је ѿесно месѿо*
*Никоїаш нема да веѿри месѿо*
*„Такви она сѿлела над мене леси,*
*Шѿо мене, желно, и не ѿраша їде си*

*„Да беше она мало ѿодалеко*
*Ја би било веќе дебело и високо*

*„Мои би чесѿи зелени їранки,*
*Покриле с сенка равни долчинки*
*За ѿова с ѿажно ѿлачам ја срдце,*
*Шѿо сам си ѿанко как лесно ѿерце!*

*„Дрвар ми долїо не чекал,*
*Осѿра ми секира размахнал;*
*Поѿаѓале вековиѿи зелени дрвја*
*Оѿворил се равни—широки ѿолја*
*„Коїа ми дрвце осѿана младо—једнечко,*
*Зарадуја ми се оѿ душа и нежно срдечно*

*„Но скоро жешко оїнено с'нлце*
*Зело да ѿече младово дрвце.*
*Град и дожд му їранчици крши*
*Сосема їо најѿосле бура доврши.*

*„Рече ѿоїдј змија ѿремудра:*
*Ум ѿи немаш ни за една ѿара,*
*Не можеш да се на никоїо љуѿиш,*
*Зашѿо оѿ своја їлава си ѿеїнеш.*

*„Ако да беше ѿи дружески расѿло*
*Сос друїи дрвја на једно месѿо*
*Не би ѿи ни бури, ни жешѿине вредиле*
*Сѿари би ѿе дрвја оѿ сички беди чувале.*

*„Мало—ѿомало ѿи би израсѿнало,*
*Усилило би се и дебело сѿанало.*
*Тоїај би и само моїло да се чуваш,*
*Оѿ секакви беди и бури браниш.“*

Како и при случајот со препевот на првата басна од Крилов, и во овој втор препев од Крилов, Петковиќ доста слободно се однесува кон оригиналот, обично проширувајќи го (Проширувањата ги даваме со курзивен текст).

Од насловот во оригиналот „Дерево“ се дојде до „Младо дрвце“ во препевот!

Потоа, уште во почетните стихови, може да се забележи слободното однесување на Петковиќ.

Крилов пее:

„Увидя, что топор Крестьянин нес", а Петковиќ расположен, да е што посликовит во својот препев, вака го пренесува Крилова, облакајќи го во македонска облека:

„Младо дрвце видело дрвара
*С тежка и остра в раци* секира..."

За да продолжи со проширувањата:
„Голубчик", — Деревцо сказало молодое, — пее Крилов, а Петковиќ препевува:

„*И тихо* му вели
*Пријателе милиј*!

Следниот стих е доста добро препеан, но оние кои потоа доаѓаат, уживаат во слободата:

„Я не могу расти в покое:
Ни солнца мне не виден свет,

Ни для корней моих простору нет,
Ни ветеркам вокруг меня свободы,
Такие над мной он сплесть изволил своды!"

„Која ми многу да растам пречи:
С'нцу не дава да до мен' дојде,
*Ни ког' излезе, ни кога заводе.*
На кор' ни сегде је тесно место
Никогаш нема за ветри место,

Такви она сплела над мене леси,
*Што мене, желно, и не праша где си.*

Следните четири стиха од оригиналот ги дава со шест македонски во препевот, доста слободни, од кои два сосем оддалечени од Крилов:

„Когда б не от него расти помеха мне,
Я в год бы сделалось красою сей стране,

И тенью бы моей покрылась вся долина;
А ныне тонко я, почти как хворостина"

„*Да беше она мало подалеко*
*Ја би било веќе дебело и високо*,

Мои би чести зелени гранки
Покриле с сенка равни долчинки.
*За това с тажно плачам ја срдце*,
Што сам си танко как лесно перце!"

И во продолжението на препевот Петковиќ слободно се оддалечува од оригиналот:

„Взялся Крестьянин за топор,
И Дереву, как другу,
Он оказал услугу:
Вкруг Деревца большой очистился простор;

„*Дрвар ми долго не чекал*„
Остра ми секира размахал;
*Попаѓале вековити зелени дрвја*
Отвориле се равни—широки полја.
*Кога ми дрвце остана младо—јединечко*
*Зарадуја ми се от душа и нежно, срдечно*"

Натаму Крилов пее:

„Но торжество его недолго было!
То солнцем дерево печет,
То градом, то дождем сечет,
И ветром, наконец, то Деревцо сломило"

А македонскиот препејувач вака ги преточува стиховите од оригиналот на македонски јазик:

„Но скоро *жешко огнено* с'лнце
Зело да пече младово* дрвце
Град и дожд му *граничици криши*,
Сосем го најпосле бура доврши"

И ми се чини убаво со полна мелодичност и рима.

До крајот на препевот, Петковиќ се придржува до оригиналот, со лесен стил пренесувајќи ја материјата од еден на друг јазик.

Забелешка: При препечатувањето на оваа басна извршив некои поситни интервенции, сметајќи дека станува збор за технички грешки.

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| Така во стихот | | 7 | би требало: | до мен' а не домен' |
| ,, | ,, | 8 | ,, ,, | ни ког' а не ником |
| ,, | ,, | 8 | ,, ,, | ни кога а не никога |
| ,, | ,, | 12 | ,, ,, | не праша где си а не Непраша гдеси |
| ,, | ,, | 21 | ,, ,, | вековити а не веко выи |
| ,, | ,, | 24 | ,, ,, | зарадуја ми а не зарадујами |
| ,, | ,, | 36 | ,, ,, | стари би а не „Стари бысте |

* Во забелешката кон зборот младово објаснува, на македонски јазик, дека можело да се каже и: младоно дрво. Целата оваа мала граматичка дискусија на А. Петковиќ ја донесувам на друго место.

4

Третата басна од Крилов, што ја препеал Андреја Петковиќ е басната: *Сочинител и разбојник* (кај Крилов: Сочинитель и разбойник XXIV басна во VI книга). Под препевот е означена годината 1860, а името на препејувачот е дадено само со: А. Петкович.

Оригиналниот текст на басната има 75 стиха полиметриски, наместа римувани, а препевот има 103 стиха исто така полиметриски, блиски до народната поезија, наместа и тие римувани. При препевот на оваа басна Петковиќ си дозволил најголема слобода во проширувањето, менувањето на детали, испуштањето на одделни зборови. Во препевите на првите две басни од Крилов, Петковиќ беше доста воздржан во користењето на поетската слобода. Преведувајќи ја третата басна од кај Крилов нашиот препејувач е веќе здобиен со опитност и наместа тој од мирната констатација кај Крилов во препевот добиваме текст директен, исполнет со живост и ангажираност.

Еве како ги слика двајцата јунаци од басната Крилов:

„В жилище мрачное теней
На суд предстали пред судей
В один и тот же час: Грабитель
(Он по большим дорогам разбивал,
        И в петлю, наконец, попал);
Другой был славою покрытый Сочинитель:
Он тонкий разливал в своих твореньях яд.
Вселял безверие,укорениял разврат,
        Был ,как Сирена, сладкогласен
        И, как Сирена, был опасен,.

Македонскиот препејувач ги дава на овој начин:

„Тамо, дека темни сенки ходат,
Дошли в едно време да се судат:
Разбојник, што *по друмишта* ходил

        *И патници*
        *како врабци*
*Безжалостно он губил.*
*И сос него* сочинител
        Натоварен с слава
        За премудра му глава.
Он в свои сочиненија танки
Блујал *бездни* јадови *горки*,.
*Безжалостно* сејал *неверство*
И размножујал распуство.
        Глас му бил сладок
        И како в *Славеја шегок*
        *Звучен* како в *Сирена*,
        Но опасен *от сека страна*.

Курзивниот текст претставува—како и во случајот на препевот на првите две басни од Крилов—интервенција на Петковиќ: проширување, заменувања на зборови.

Крилов продолжува со раскажувањето за судењето на злосторниците:

„В аду обряд судебный скор;
Нет проволочек безполезных:
В минуту сделан приговор.
На страшных двух цепях железных
Повешены больших чугунных два котла:
В них виноватых рассадили,
Дров под Разбойника большой костер взвалили;
Сама Мегра их зажгла
И развела такой ужасный пламень,
Что трескаться стал в сводах адских камень.

Во продолжение, во првиот стих сторена е печатна грешка:

„В *јаg* се многу не мајат
Иѓ суд скоро гледајат
*Нихна скоро разбрали рабоѿа*
И дали своја секому заплата.
На два синжира железни страшни
Обесиле *ѿежки* два котла *црни*
*В једин ѿурили ірабиѿелја*
*А в друїиј сочиниѿелја.*
Набуцали под Котел разбојника
Дрва *сухи, како сухјарка*
Магера ги сама запалила
И таков ми пламен дигнала
Што потрескали зидишта
В адски високи сводишта.

Казната што го стигнала сочинителот, според басната, била потешка и долготрајна:

„Суд к Сочинителю, казалось, бил не строг;
Под ним сперва чуть тлелся огонёк;
Но там, чем далее, тем боле разгорался.
Вот веки протекли, огонь не унимался.
Уж под Разбойником давно костер погас:
Под Сочинителем он здей с часу на час.

Во препевот на Петковиќ, таа вака е прикажана:

Едвај огин под сочинителја тлејал
И го само, туку речи, грејал.,
Но *оѿ ден на ден*

Се ми се усилуел огин;
*И коīа зел сиљно да īреје*
*Коīел ми начел да врие.*
А под разбојника *одамна*
Огин *силни* изгасна.

До крајот на басната се изнесува дијалогот меѓу сочинителот и правдата. Прво се жали писателот:

,,Не видя облегченья,
Писатель, наконец, кричит среди мученья,
Что справедливости в богах нимало нет;
Что славой он наполнил свет
И ежели писал немножко вольно,
То слишком уж за то наказан больно;
Что он не думал быть Разбойника грешней.

Жалбата на писателот, вака народски ја препејува Петковиќ:

,,Тогај Сочинителот от мака
Зе *до небо* да вика:
Што боги не судат право
И ми го осудиле криво
Штото сичко он земља
Растурил *не секое времја*
*Вечна īолема* слава,
*Шīо ја īаква ниīде нема.*
Ако и не пишујал секогаш право,
Но за то е многу осуден
Што *он никоīаш не мислил*
Да повеч от разбојник согрешил.
— — — —

Одговор на поплаките на писателот ќе даде:

,,Тут перед ним, во всей красе своей,
С шипящими между волос змеями,
С кровавыми в руках бичами,
Из адских трех сестер явилася одна.

,,Несчастный! — говорит она, —
Ты ль Провидению пеняешь?

И ты ль с Разбойником себя равняешь?

Во препевот на Петковиќ оваа реплика еве како е пренесена:

,,Истрга се тогај једна
От адски сестри *жедна*

С крвави в раце *ножеви*
С змии в коси *црвени.*

*Море* несреќниј човече!
*Она му гневно* изрече:
*Што се ти љутиш*
И боги *хулиш*

И ти л' с разбојника сакаш
*Да свои грешки мериш?*

Греовите на писателот се неизмерни, според правдата:

„Перед твоей ничто его вина.
По лютости своей и злости.
Он вреден был.,
Пока лишь жил;
А ты. . . уже твои давно истлели кости,
А солнце разу не взойдет,
Чтоб новых от тебя не осветило бед.
Твоих творении яд не только не слабеет,
Но, разливався, век от веку лютеет.
Смотри (тут свет ему узреть она дала),
Смотри на злые все дела
И на несчастия которых ты виною!
Вок дети, стыд своих семей,
Отчаянье отцов и матерей:
Кем ум и сердце в них отравлены? — тобою.
Кто, осмеяв, как детские мечты,
Супружество, начальства, власти,
И причитал в вину людские все напасти
И связи общества рвался расторгнуть? — ты.
Не ты ли величал безверье просвещеньем?
Не ты ль в приманчивый, в прелестный вид облек
И страсти и порок?
И вон опоена твоим ученьем,
Там целая страна
Полна
Убийствами и грабежами,
Раздорами и мятежами
И до погибели доведена тобой!
В ней каждой капли слез и крови — ты виной,
И смел ты на богов хулой вооружиться?
А сколько впредь еще родится
От книг твоих на свете зол!
Терпи ж; здесь по делам тебе и казни мера!“ —
Сказала гневная Мегера
И кришкою захлопнула котел.

Очигледно, дека баснописецот на едно место ги собрал лошите страни на мноэина писатели и тој, како што е познато, одредено не целел на еден писател. Од литературата се знае дека преводот на оваа басна, со уште две други, на француски јазик предизвикал полемика во француската критика, бидејќи во Франција се помислицо оти нападот бил уперен против Волтер! Меѓутоа од едно писмо на И. А. Крилов во кое станува збор и за ова прашање, се дознава дека тој и не помислувал на Волтер (стр. 506 од изданието на Басните на Крилов, што го користам во овој труд).

Гревовите на писателот (писателите) од басната на И. А. Крилов вака ги препеа Андреја Петковиќ:

„Колку твои грешки
Не се негови *терки*.

Пакостен он бил и љут,
Додека живеил *на свет*.

Но ти.... твои веќ' изгнили коски
Сé нови от тебе маки
Мило с'нце осветуе
Кога се на земја јавуе.

Погледни (сички му свет *показала*)
Погледни на онија лошави дела,
На онија сички несреќи терки,
Кои се плод од твоји грешки

Ене за срамота деца,
Коим си ти ум и срдце
Љуто отравил,
На веки погубил.

Ти си хулил супружество,
Вера, власт и началство,
Штел си вес свет да обориш
И сичко наопако превртиш.

Не ти ли гносоти до небо хвалеше?
И неверие за просвештение броеше?
Не ти ли китеше с китки
Пороци на страсти — сладки?

Мене от учение твоје напојена
Цела земја тлее напоена.
П'лна от секакви безспокојства.
Грабежи и љути убијства.

Ти, ти си сичка причина
Што је до погибељ она доведена.
*И што рони крвави с'лзи,*
*От страшни љути врази.*

И смејеш оште да се срдиш
И божиј суд хулиш.
*А не знаеш ти човече ірди*
Колку ошт' зло ќе се роди
От твои книги погани
*По сички широки страни.*

Трпи, *трпи*, *харно*!
Заслужил си верно!
Мегера му договори
и котел *сосема* затвори.

5

Интересна е појавата и губењето на Андреја. Д. Петковиќ како поет! За многу кратко време, како ученик во одескиот Ришелевски лицеј, од 19. XII. 1859 до 16. IV. 1860 година, за неполни четири месеци, Андреја Петковиќ во истиот „Цариградски вестник" објави две оригинални песни и три препеви од на времето многу популарниот руски баснописец И. А. Крилов. И оригиналните песни, како и преводите, испеани се на убав народен јазик, со метриката на народната поезија дури и со поетиката на народната поезија. Според обичајот на времето, во препевите Петковиќ гледал да ја даде основната порака на поетот, доста често проширувајќи го текстот на оригиналот со зборови и изрази својствени на македонскиот јазик. Карактеристично е оти првата басна Петковиќ ја употреби за да земе учество во антиунијатската борба, апострофирајќи го еден од водачите на унијатското движење, Драган Цанков!

Поради недоволното познавање на животот и дејноста на Андреја Петковиќ, во овој час не би можел со сигурност да навлезам во објаснувањето феноменот на многу краткиот поетски блесок на башиноселецот. Дали жестоките напади, што го пречекаа неговиот „Глас од далека земља", објавени токму во бројот на „Цариградски вестник", во којшто беше објавен третиот превод од басните на И. А. Крилов (нападот на „Безпристраснија" — Васил Друмев), беа причина убаво најавениот поетски изблик така бргу да загасне?

Секако дека уредникот на „Цариградски вестник" морал да води сметка за реакцијата на која наиде сатирата на Петковиќ, уперена против Авксентија велешки. Можеби и самиот А. Петковиќ, читајќи ја критиката на „Безпристраснија" се замислил над своите постапки (иако наполно оправдани), и блиските изгледи за настапување на универзитетот во Петроград, му диктираа воздржливост во поглед на објавувањето поезија. Во секој случај, само може да се зажали оти така бргу пресуши поетскиот извор на помладиот од браќата Петковиќ, Андреја, незаменливиот сатиричар и одличен препејувач на И. А. Крилов.

*Манол ПАНДЕВСКИ*

# МАКЕДОНСКИ СТОЈАЛИШТА ЗА БАЛКАНСКИОТ МИР И ЈУЖНОСЛОВЕНСКАТА СОЛИДАРНОСТ
## (крај на XIX и почеток на XX век)

## I

Турската империја, одамна поставена во зависност од водечките и во Источното прашање најзаинтересирани европски сили, по 70-те години на XIX век се повеќе била претворана во полуколонија на европскиот капитал. Напоредно со економската се зголемувала и турската политичка зависност од империјалистичка Европа. Таа била присилувана да поднесува различни форми на странски мешања во внатрешниот живот. Тоа и го накрнувало суверенитетот и го поткопувало угледот на султанот како во земјата, така и надвор од Турција.

Во 70-те години на XIX век, со или без турско учество, биле заклучени низа мултилатерални и билатерални договори-да ги спомнеме само одлуките на Цариградската амбасадорска конференција, Сан Стефанскиот прелиминарен и Берлинскиот мировен договор-благодарејќи на кои турскиот суверенитет врз низа балкански земји (Бугарија, Босна и Херцеговина, Санџак) останал само номинално, додека во други земји, меѓу кои и во Македонија, тој суверенитет и натаму се задржал во полна мера Со тоа комплексот на Источното прашање, останувајќи без неколкуте свои дотогашни составки, бил стеснет, сведувајќи се на значително потесен круг од прашања, меѓу кои централно место ќе му припадне на македонското прашање Тука само одбележуваме дека македонското прашање имено од ова време, поточно од Цариградската конференција (1876—1877) почнало да се изделува од речениов комплекс, вообликувајќи се постепено како одделно прашање во меѓународните дипломатски односи. И во текот на наредните децении тоа продолжило да се развива во истиов правец: да се изделува, обособува и индивидуализира. Една клаузула од Берлинскиот договор, членот 23 , која ја обврзувала турската влада кон темелно реформирање на европските вилаети и останала неостварена, се однесувала главно на Македонија. Македонските национални водачи оваа клаузула, и во 70-те години и долго време потоа, ќе ја посочуваат како неизвршена турска обврска спрема Македонија и ќе ја бараат нејзината реализација.

Во октомври 1903 година, додека македонското Илинденско востание уште не било задушено, дошла Мирцштегската реформена програма, по силата на која двајца цивилни агенти, помошници на така наречениот генерален испектор на трите македонски вилаети, и пет жандармериски офицерски екипи од европските сили, се настаниле во Македонија, за да го надгледуваат извршувањето на програмата од страна на локалните турски власти. Во годините по Илинденското востание македонското прашање до најголема можна степен се индивидуализирало, а од друга страна, и се интернационализирало. Младотурската револуција (1908—1909) сосема нечујно ги згаснала Мирцштегските реформи, но одредбите од Берлинскиот конгрес останале во сила сé до Букурешкиот мировен договор од 1913 г. кој пак ја санкционирал новата политичко-територијална положба создадена со двете балкански војни. Со последниов договор, трите балкански соседки на Македонија — Србија, Грција и Бугарија-откако ја поделиле Македонија, успеале македонското прашање дипломатски да го дезинтернационализираат. Македонците, меѓутоа, не прифаќајќи ја поделбата на татковината и не сакајќи нивното прашање да се деградира до степен на внатрешно прашање за секоја една од триве балкански држави, и натаму, а особено по завршувањето на Првата светска војна во 1918 г., ќе се залагаат тоа да не слегне од меѓународната дипломатска сцена.

Горниве уводни редови јасно укажуваат на две нешта: прво, дека македонското прашање, во текот на неколку децении на преминот од XIX во XX век, егзистирало како изделено и индивидуализирано прашање во европските односи; и второ, дека неговото разрешување во најголема можна мера зависело од плановите и стремежите на европските сили, меѓу кои на преден план стоеле Австро-Унгарија и Русија, но не помалку за него биле заинтересирани и Великобританија и Германија

Во македонското прашање, а со цел да влијаат врз неговите текови, за да го разрешат во своја корист, постојано биле замешани трите балкански држави — Бугарија, Грција и Србија. Немоќни сами и со силата на оружјето да ја освојат Македонија од турски раце, а долго време и неспособни помеѓу себе за тоа да се спогодат, тие, преку нивните црковно-просветни, а подоцна и вооружени пропаганди, повеќе од половина век ќе вршат секакви притисоци врз Македонците во Турција за од нивната средина да регрутираат свои едномисленици, а со цел на зајакнување на сопствените позиции од кои ќе настапат во моментот на делбата на турското територијално наследство во Македонија.

Учеството на Турција во македонското прашање (до 1912—1913 г), најкратко речено се изразувало низ два вида активности: надворешно-политичка, одн. дипломатска низ која се настојувало да се спречува поткопувањето на султанскиот суверенитет во Македонија од страна-на европските сили; и внатрешна, вооружена, со која османската војска најбрутално ќе ги задушува македонските ослободителни напори. Целта била Македонија и натаму, со неизменет статус, да остане под Турција.

Кусиот заклучок од овие редови би гласел, дека секоја една од горниве држави, или групи од држави, се стремела кон резрешување на македонското прашање, ако не исклучиво, тогаш превосходно во своја сопствена корист.

И на крајот, не само што не треба да се испушти, ами повеќекратно треба да се потцрта партиципацијата на Македонците во создавањето, во постоењето и во тековите на македонското прашање. Важноста на македонското учество најдобро ќе се види ако се изрази со овие зборови: без Македонците и без нивните ослободителни стремежи и борби не можело да постои ни самото македонско прашање. Сите меѓународни средби и акти за Македонија доаѓале како резултат од конкретните македонски ослободителни потфати.

## II

Овие уводни страници ги изразуваат нашите денешни сознанија засновани врз научни испитузања на овие прашања. Меѓутоа, основната задача на нашиов прилог е да ги извлече, формулира и презентира погледите на тогашните македонски генерации за нив, и особено алтернативните решенија што наспроти оние туѓине, ги нуделе и за чие остварување се бореле тие генерации.

Најпрвин, како Македонците го сфаќале македонското прашање? — За нив тоа било прашање на сегашнината и, особено, на најблиската иднина на нивната татковина. Тие биле длабоко убедени дека османскиот угнетувачки систем нема шанси за долговечен опстанок; дека е прегазен од времето и осуден на блиска смрт. Македонците, исто така, добро увидувале дека туѓи и надворешни сили — секоја една од балканските држави и секоја европска сила — поединечно и сите заедно, се подготвуваат да ја извршат ликвидацијата на османската власт за да го разрешат прашањето во смисла на задоволување на нивните завојувачки аспирации. Според тоа, на Турција, а во нејзините рамки и на Македонија, им се заканувала најсериозна надворешна воена опасност. Понатаму, најпроникливите македонски умови, добро сфаќале дека османската доминација се одржува, а нејзината ликвидација привремено се одлага, благодарејќи само на лутото ривалство со кое една на друга си пречеле, како европските сили и нивните блокови, така и малите балкански држави. Но острите ривалства и длабоките антагонизми, се очекувало, кога-тогаш да прераснат во некакво вооружено пресметнување, одн. во меѓусебна војна. На тој начин, секое надворешно вооружено разрешување на македонското прашање отворало шанси за два вида војни: прво, антитурски, второ, меѓубалкански. Од друга страна, бидејќи и европските сили, поделени во два антагонистички табори, со текот на времето ги заостувале меѓусебните односи и така се движеле кон светска војна, во тие околности искрите од војната за Македонија лесно можеле да го потпалат европскиот воен пожар. Можело некако да се предвиди како ќе почне, но не можело да се согледа како ќе се развива војната. Поставено во таквите пошироки балкански и

европски констелации, македонското прашање, не само за Македонците, за Турците и другите народности во Турција, ами и за соседните балкански вароди, а зад Балканот и за европскиот пролетаријат, се поставувало и како прашање на војната и мирот и на Балканот и надвор од него. Поинаку речено, дилемата се состоела во следново: дали македонското прашање ќе го разреши македонската националноослободителна револуција, одн. самите Македонци а во корист на сите угнетени народни маси во Македонија, со што војната би се направила беспредметна и отстранила како насилно средство, или ќе се остави револуцијата да биде задушена од султанските војски и со благословот од балканските и европски влади, за да ѝ го отстапи местото на војната. На тој начин, населението во Македонија, македонскиот народ и неговото ослободително движење уште тогаш почнале да ја делат судбината на селанството, на пролетеријатот, и на работничкото и социјалистичкото движење во балканските земји па и надвор од нив, во Европа. Во епохата на буење на империјализмот тоа поинаку не можело ни да биде.

Пред Македонците, но не и само пред нив, се поставувала историската задача, да најдат излез од ќорсокакот, за да се ослободат, откако ќе ги усогласат потфатите на сопствената револуција со неопходноста од зачувување на мирот на Балканот. За македонските револуционери мирот бил потребен, во прв ред, заради зачувување на територијалниот интегритет на Македонија, зашто биле свесни дека секоја надворешна воена интервенција во Турција би го ликвидирала најпрвин македонскиот територијален интегритет. Според тоа, тие не биле потпалувачи на војната за какви што дури и австриските социјалисти во 1903 ги обвинувале, ами борци за слобода на сопствениот народ, но и загрижени протагонисти на мирот. Кратко речено прашањето се поставувало во следниов вид: на кој начин да се извојува македонска држава, а да не се дозволи странска окупација или поделба на Макеодонија, и во исто време да се зачува мирот на Балканот.

По овој осврт на комплексната меѓузависност на надворешните сили и тенденции кои на некој начин учествувале во акциите за определување на идниот статус на Македонија, да се вратиме на прашањето за нудените македонски алтернативи. Разрешувањето на македонското прашање самите Македонци го гледале единствено низ самоуправна, а подоцна, и на самостојна македонска држава на Балканот. За нив неговото разрешување не можело да има каков и да е поинаков епилог. Немајќи доволно сопствени сили за вооружена победа над Османската империја чиишто поданици биле, а поучувајќи се и од недалечните примери на блиските соседи, Бугарите и Србите, тие во центарот на својата национално-политичка програма го поставиле барањето за извојување на полна политичка автономија на Македонија и одринска Тракија. Пароли ,,Автономна Македонија“ и ,,Македонија на Македонците“ го заземат почесното место во револуционерната агитација што ја шireле среде подјармените народни маси во земјата и меѓу македонската емиграција надвор од неа. Во нивните концепции политичката автономија во рамките на Турција се јавувала како преодна фаза кон

потполната државна самостојност на Македонија, но и како солуција која ќе ѝ го попречи патот на војната, зашто не ќе предизвика силни потреси на Балканснот. Не се исклучувала и можноста, така осамостоената нова јужнословенска држава да се вклучи во идната балканска федерација или конфедерација како нејзина рамноправна политичка единица. Во еден момент, по победата на Младотурската револуција во 1908 г. македонската национално-политичка програма бара државност во формата на обласна самоуправа на Македонија во границите на демократизирана и реформирана Турција. Значи, разрешување пак од внатрешните сили, без посилни политички потреси и воени интервенции. Несомнено е дека барањето на автономијата, одн. на обласната самоуправа, ги изразувало најинтимните и легитимни аспирации и вистинските национални интереси на Македонците за национално самоопределување, за слобода, демократија и за изградување на сопствена национална држава.

Наедно со тоа, извојувањето на автономијата и конституирањето на сопствената национална држава, за ситеподалновидни Македонци претставувале најсигурно средство за осигурување целоста на татковината. За нив автономијата е неодминлива предпоставка и услов за зачувување на интегритетот на Македонија, на која османската држава, под чиишто притисоци тие се задушуваат, не е кадарна да ѝ го гарантира опстанокот и одбраната од надворешни освојувања. И обратно, без територијалниот интегритет и без сопствена земја нема шанси ни автономијата, зашто единството на територијата е предуслов и за единство на нацијата во сопствената држава. Всушност огромните напори на Македонците за неутрализирање на разурнувачкото дејствување од соседните балкански пропаганди, кои пак се јавувале во улогата на претходнички на идното територијално делење на Македонија, претставувале суштествена побуда и за основањето, а и една од причините на долгогодишното постоење на организираното македонско ослободително движење. Во неговата матица пак се наоѓала Внатрешната македонска револуционерна организација (ВМРО). На тој начин, напорите за одбрана на територијалниот интегритет и борбата за извојување на македонска држава постојано течеле заедно, заемно се проникнувале, меѓусебно се обусловувале и чинеле единствена дијалектичка целина. Неслучајно, тие секогаш земале централно место во националните програми на македонските огранизации.

Имајќи ги предвид горниве околности Македонците лесно можеле да му го определат местото на сопственото ослободително движење во поширокиот балкански, па и европски распоред на сили и тенденции, а кои на еден или друг начин изразувале некаков однос према Македонија. Револуционерно-демократските и прогресивни струи, а тие обично преовладувале во движењето, неговото место го гледале меѓу широкиот спектар на националноослободителните, работничките и другите демократски и ослободителни движења во Турција, во соседните држави па и во подалечните европски земји. А тие сили и движења, како што се знае, редовно биле антимилитаристички и антивоено ориентирани. Таквата карактеристика лежела во нивното битие. Прогреси-

вните Македонци добро ги согледувале допирните точки и заедничките интереси на македонското движење со оние на движењата за социјално и национално ослободување кај околните словенски и христијански народи во Турција и надвор од неа. Во таа смисла заедничките интереси и јужнословенската солидарност особено успешно се изразувале низ борбата против растечкиот милитаризам во балканските земји, чиешто јакнење неодминливо водело кон војна, го загрозувало мирот на Балканот, а заедно со него и интегритетот на Македонија. И во таа насока треба да се вреднуваат начелата коишто многу често ги среќаваме во печатните органи и во програмските документи на македонското револуционерно движење, дека неговото дело не е воено-подбуцнувачко и урнувачко, туку напротив, дека е културно и цивилизаторско дело и дека борбата се води единствено во името на автономијата и за извојување на повисоки политичко-општествени односи во новата држава одошто биле односите во Турција. Во изворите често се јавува и јасно изразената мисла дека македонската национално-ослободителна револуција, покрај сето друго, има и активен карактер; дека таа, борејќи се за автономијата, им го затвора патот на милитаризмот во балканските земји и на војната на Балканот. Во тој контекст на размисли го наоѓа своето место и познатиот лозунг на Гоце Делчев: „Јас го разбирам светот единствено како поле за културен натпревар меѓу народите". Значи, културен, што во она време значело и цивилизаторски и тоа во најпроширената смисла на зборот, а не милитаристички и воен натпревар меѓу народите на Балканот. Несомнено е дека при тоа Г. Делчев ја имал предвид и воената опасност насочена, во прв ред, кон Македонија. Тоа го потврдуваат и други негови изјави. Гоце Делчев во кризната 1903 година, стравувал од воена интервенција на Бугарија, зашто ако тоа станело, бугарските државници ќе барале територијални компензации за сметка на Македонија. „И во Бугарија, кога станувааше збор за неа (за помошта) — заклучува авторот на ова сведоштво Антон Страшимиров — тој пак го бараше народот, кого што го бараше и во Македонија".

За нашата тема многу значаен е фактот (само бегло споменат на почетокот) на долгогодишното постоење и делување на македонското револуционерно ослободително движење во XIX и XX век. Ова движење по прв пат наоѓа посилен израз низ познатото Кресненско востание (1878—1879), и ќе се обнови со поголема сила, низ целата земја и врз многу посолидни основи, со формирањето на Внатрешната македонска револуционерна организација во 1893 година. По 1893 г. движењето ќе постои континуирано — сè до неговото потполно влевање во македонското комунистичко движење, а потоа, и во НОБ и социјалистичката револуција, кои ги презедоа на себе неговите нереализирани национални задачи.

Во текот на овие децении македонските народни маси, предводени од организираните револуционерни сили, активно учествуваа во две востанија (без Кресненското и без Народноослободителното) — во Илинденското во 1903 г. и во Младотурското во 1908 и 1909 година. На Илинден 1903 година, тие, на ослободената територија ја создадоа

Крушевската востаничка република, која најнагледно ја демонстрира формата и структурата на толку пожелната македонска држава. Низ сите овие револуции и востанија Македонците натаму се обособуваа како современа јужнословенска нација; тие создаваа свое борбено наследство и ја испишуваа сопствената историја. Историската традиција, на која постојано и́ се додаваа новите ослободителни усилби и народни жртви, збогатувана и со нови идеали, ја преземаа натаму новите генерации како сопствен борбен опит и свое историско наследство, кое пак, од своја страна, уште побргу ја зацврстнуваше националната самосвест и мислата за посебноста на македонските национални имнтереси.

Свесни за фактот на постоење на сопствени национални интереси и идеали, а кои постојано беа загрозувани од завојувачките аспирации на околните и подалечни добро организирани буржоазии, и исправени пред историската задача да го извлечат народот од канџите на примитивниот османски угнетувач, разбудените патриотски сили на Македонците и самите пристапија кон организирање на народните ослободителни потенцијали, и кон изградување на свои ослободителни организации. Во матицата на движењето, како што рековме, долго време се наоѓаше ВМРО. Низ процесот на изгрдување на Македонската револуционерна организација и со помошта од неа, тие се стремеа да ги зачуват Македонците од надворешни политички влијанија и мешања и да ги оневозможат туѓите посегнувања, за да можат од тие позиции самите да влијаат во една позитивна насока врз развојот на македонското прашање и врз меѓубалканските и меѓународни односи. Во таа смисла добро организираното ослободително движење, кое неизбежно се јавуваше и во улогата на ембрион и историски претходник на идната македонска држава, настапуваше и како нов самостоен национално-политички субјект во меѓубалканските односи на балканската политичка цсена. Повеќе пати декларираниот и со оружје бранет стремеж кон самостојност и независност од кој и да е, меѓу другито, се оживотворуваше и низ борбата за самоослободување; за ослободување од постојното ропство со сопствени сили и без надворешни мешања, и особено-без воени интервенции во Македонија. Мислата за самоослободување, но и за препречување патот на војната, на пример, ги одведе доброволечките одреди со 1.500 борци во 1909 г., предводени од Јане Сандански, а заради одбрана на уставниот поредок, во Цариград, во кризниот момент што настана како последица од султанскиот контрареволуционерен удар.

Сосема во согласност со осознаените сопствени национални интереси, со ориентацијата кон самоослободување и со борбата за оневозможување на надворешните влијанија и мешања, македонското ослободително движење, особено во лицето на неговата револуционерна левица, рано почна да изградува свои појдовни стојалишта за сопствениот систем на однесување спрема разните сили и фактори кои стоеја надвор од него, но имаа свој однос кон Македонија, т.е. да ги изградува принципите на својата надворешна политика. Таа политика бараше организираното ослободително движење на Македонците да биде, од страна на соседните народи, и пред сé, од демократските средини и движења на бугарскиот и на српскиот народ, признаено и прифатено како при-

роден сојузник и рамноправен партнер во градењето на јужнословенското и балканско единство кое да ја оневозможи војната и да отвори перспективи за поразвиен облик на заедништво во вид на балканска федерација со Македонија како нејзин рамноправен член. На тој начин, Македонците, преку своето организирано ослободувателно движење, одбивајќи ги надворешните мешања и тенденциите да бидат од други и по пат на војна откинати од Турција, а со самото тоа да станат и прва жртва на војната, дефакто си ја присвоија улогата која природно им припаѓаше — улогата на самостоен национално-политички субјект и природен сојузник на социјалистичките и демократски движења кај јужнословенските и балкански народи, коишто, исто така, беа антимилитаристички и антивоено ориентирани. Овие последниве, можеа, имено во лицето на македонското ослободително движење, и особено на неговата револуционерна левица која и самата им беше мошне блиска на социјалистичките идеи, да го најдат својот македонски сојузник во борбата против милитаризмот во сопствените земји, а за мир, прогрес и заедништво на српскиот, бугарскиот и македонскиот народ на Балканскиот Полуостров.

Надвор од нашиот тематски интерес останува прашањето за тоа дека балканските социјал-демократски партии, и пред сè бугарската и српската, стеснети во своите гледишта од идејно-политичките ограничености на своето време, во лицето на македонското движење не видоа прогресивна сила и природен сојузмник во борбата против балканскиот милитаризам, поради што и го оставија без сопствена непосредна поддршка. Затоа пак ,бројни поединци, а кои уште од раната младост беа задоени со идеите на револуционерниот социјализам и демократизам, се вклучија и мошне активно учествуваа во македонското револуционерно ослободително движење, а повеќето од нив ги положија и своите животи за неговото преуспевање. Тие поединци не доаѓаа во Македонија раководејќи се исклучиво од хуманите чувства за помагање на ослободителните усилби на братскиот народ, ами и од свеста дека, меѓу другото, и долгот кон сопствената татковина им налага да се ангажираат на фронтот во Македонија за да ги свртат тековите на балканската историја кон мирните води на јужнословенското заедништво и општобалканскиот прогрес. Наедно со тоа, тие го изразуваа личниот и општествен протест против задушливата националистичко-милитаристичка атмосфера во сопствените земји. Тоа беа луѓе кои не можеа да ја одвојуваат и не ја одвојуваа иднината на сопствениот народ од онаа на македонскиот и на другите балкански народи. Впрочем, судбината на тие народи беше и остана неодвоива. По силата на низа посебни историски околности тие дојдоа главно од средината на бугарскиот народ.

## III

Од сето што досега се рече следува да се заклучи дека македонската револуционерна демократија рано си изградила достатно јасни стојалишта и појдовни начела за однесување спрема следниве три на-

дворешни фактори кои влијаеле и можеле да влијаат врз развојот на македонското прашање: прво, спрема европските сили; потоа, спрема официјалните и владеачки балкански кругови; и, најпосле, спрема демократските и прогресивни сили во соседните балкански и во европските држави. Тие стојалишта и начела со текот на децениите натаму се зацврснувале, зашто наоѓале своја потврда во бројните конкретни настани што се одиграле во Македонија и на Балканот. Како изгледале овие стојалишта во однос на секој еден од нив?

Европските сили, според овие гледишта, имаат можности и се во состојба позитивно да го разрешат македонското прашање дури и само со дипломатски притисок врз Турција, но тие самоиницијативно и доброволно не ќе го сторат тоа. Не ќе го сторат, зашто прво, нивните далекусежни планови предвидуваат потчинување, а евентуално и поделба на целата турска територија, и второ, дека европските сили, поделени во антагонистички блокови не се во состојба да се спогодат за поделба на турското територијално наследство, а не се ни готови да отпочнат меѓусебна војна заради распарчувањето на Турција. Некои од нив најупорно ја поддржуваат целосноста на Турција. Но нивната тајна дипломатија постојано е во дејство, покрај во другите, и во балканските држави, со цел, последниве што поцврсто да се врзат за една или друга европска сила и за овој или оној империјалистички блок. Тие, исто така, не го сакаат парцијалното разрешување на македонското прашање. Оваа состојба ги принудува Македонците, кои и без тоа не можат повеќе покорно да го поднесуваат османското ропство, да подготват и да изведат сенародно долготрајно востание, кое ќе го наруши привидниот мир во Турција и ќе ги натера силите кон колектива и ефикасна дипломатска интервенција за да ѝ се отвори патот на македонската политичка автономија. Европа тоа треба да го стори, меѓу другото, во интерес и на општиот економско-општествен прогрес и на мирот во овој дел од континентот од кој треба дефинитивно да се отстрани османскиот анахронизам. Македонците ја земаат улогата на внатрешен двигател, на дотолку силен фактор чиишто глас мора да тежи за да се слуша при разрешувањето на нивното прашање. Откако османското господство ќе се отстрани, разрешувањето на македонското прашање ќе се изврши во полза на македонскиот и на другите потиснати народи во Европска Турција, а не исклучиво во интерес на европските сили. Тоа ќе се постигне, откако револуцијата самата ќе го доведе, речиси до самиот крај, своето ослободително дело, кое потоа би било само санкционирано од европскиот концерт. Сè додека овие сили не ќе го сторат тоа, нивните реформи во Македонија ќе останат лажно миротворство и палијативно средство преземано заради привремено залажување на размирените народни маси и за делумна пацификација на Македонија.

Реченово за гледиштата спрема политиката на европските сили во голема мерка е релевантно и за трите балкански држави. Но, за разлика од силите, кај овие се неспоредливо посилни аспирациите за непосредно територијално проширување во Македонија за сметка на Турција. Тие се принудени привремено да одржуваат нормални односи

па и да кокетираат, со турската влада, меѓу другото и за да не ги изгубат исклучителните права и привилегии над црковно-просветно-културниот живот на султанските христијански поданици во Македонија но нивната стратешка ориентација е насочена кон војна против Турција заради освојување на Македонија. На таквата стратешка цел е потчинета нивната надворешна, а во најголема можна мера, и внатрешната политика. Тие со најголема напрегнатост го следат однесувањето на европските сили; го следат развитокот на македонското ослободително движење; поединечно или привремено здружени, ѝ се придружуваат на оваа или онаа европска сила за да се спротивстават на друга балканска држава; ги менуваат своите европски покровители и ги доведуваат сопствените народи во економска и политичка зависност од нив. Тие целосно се вклучени во дипломатскиот вител на македонската криза. Во исто време, по пат на мешања, и особено преку интервенциите на своите вооружени пропаганди во Македонија, тие ги уништуваат македонските револуционерни сили, го разбиваат единството на народните маси во нивната борба против османскиот господар и ја слабеат македонската револуција и со сето тоа ја онеспособуваат да си ги изврши задачите и да си ги постигне целите. Тие со сите средства и многу активно работат против автономијата на Македонија. Политиката на балканските буржоазии кои владеат во соодветните држави не води кон мир и мирен просперитет на нивните народи; кон јужнословенско и балканско единство, ами кон војни од кои ниеден народ на Балканот ништо добро не треба да очекува.

Последново добро се чувствувало уште во времето на вооружениот мир. Во балканските земји, како последица од завојувачката политика на нивните буржоазии, на долготрајната отвореност на македонското прашање и на тајните комбинации на европската дипломатија чиишто жртви станувале, јакне личниот режим на владетелите; влијанието на воените и воеtowољубивите кругови е во постојан пораст; се засилува милитаризмот, а одделни режимски кругови брзо се збогатуваат за сметка на воените доставки. Основна преокупација насекаде е изградување на јака армија, а офицерството ужива секакви предности пред сите други општествени слоеви и категории. И сето тоа ги сведува на минимум граѓанските и политички слободи, а однадвор накалемениот буржоаски парламентаризам со неговите институции се претвора во политичка пародија. Стремежите кон Македонија ги оптоваруваат балканските народи со огромни и постојано растечки воени буџети, со нови даноци. Одржувањето на несоодветно големите армии ги напрегнува и исцрпува нивните национални економики и сè повеќе ги доведува во зависност од странскиот капитал. Оваа напрегната ситуација околу Македонија тешко и задушно се одразува врз демократските и прогресивни движења и економски ги исцрпува народните маси во балканските земји. Таа ситуација на долготрајна нерешеност на македонското прашање му пречи на економскиот просперитет и социјалниот прогрес; ја ослабнува борбата на работничката класа за подобрување на нејзината положба. Македонскиот револуционер и марксистички публицист Димо Хаџи Димов, чиишто трудови овде ни служат како

извори, во 1901 г. ќе заврши една своја брошура со следнава порака: „Дури по триумфот на слободата во Македонија кутрите балкански народи ќе имаат возможност посознателно веќе да го отпочнат разгледувањето на своите социјални задачи, кои се заеднички со оние на целиот свет, а имено, отресувањето од последното човечко ропство — *економското*, главниот двигател на општочовечките беди и несреќи". Свеста за огромната меѓузависност помеѓу мирот, македонската државност и балканскиот прогрес кај Д. Хаџи Димов нашла потполн израз. Овде на ум ни доаѓа еден заклучок на истакнатиот југословенски државник и марксистички мислител Едвард Кардељ, изнесена шеесет години подоцна во студијата „Социјализмот и војната", а кој многу наликува на овој од Хаџи Димов. Тој гласи: „Во онаа мера, во која мирот ќе ја поттикнува внатрешната борба за социјализам и општествен прогрес во секоја земја, во таа мера резултатите од таа борба ќе го зацврснуваат мирот". Ние од своја страна само би додале дека мирот и општествениот прогрес веќе доста одамна, уште од времето на појавата на империјализмот и по Француско-пруската војна (1871) се нашле рака под рака, надополнувајќи се еден со друг. Тоа најочигледно и не од вчера го потврдил и македонскиот и балканскиот пример. Проникливите сведоштва на Д. Хаџи Димов би можеле да ги прошириме и врз поширок, европски план, од кадешто одделни европски социјалистички лидери уште во она време гледале на македонското прашање на сличен начин, доведувајќи го него во тесна врска со борбата за мир на европската работничка класа. Блиски до овие становишта се и погледите на В. И. Ленин изнесени во 1908 и 1912 година.

Горниве сознанија за политиката на владеечките кругови во балканските земји налагале, македонските револуционери да не си дозволат да очекуваат никаква помош од ниедна соседна влада, од ниеден официјален балкански фактор. Револуционерите не смеат да одгледуваат илузии за каква и да е полза од наслонување на нив. Тие се должни да ги одбиваат врските со балканските влади бидејќи овие не само што македонското движење не го прифаќаат како легитимен претставник на еден соседен народ кој се бори за слобода, ами постојано работат со секакви средства против него. Со непријателите, кои јавно и подмолно ги напаѓаат македонските револуционери, не е можно да се воспостават никакви нормални заемни односи од простата причина што за дијалог се потребни двајца. Друго е прашањето што владите на Бугарија и Србија повремено го толерирале престојот на македонски емигранти и национални борци и извесни македонски активности во своите земји. Но тоа не било така во сите времиња и за сите. Јане Сандански и Крсте Мисирков, на пример, биле лишувани од таквата „привилегија" во Бугарија.

Преостанувало Македонците, за соработка, поддршка и помош да се обраќаат кон демократските и работничките средини во лицето на разните нивни професионални, национални, политички и други асоцијации во Бугарија, а во помала мера и во Србија. Повремени или трајни врски биле воспоставени со Учителскиот сојуз, со одделни социјалистички фракции, политички групи, редакции на весници, како и со

некои македонски емигрантски друштва во Бугарија. Во тој контекст ги споменуваме и српските социјалисти особено за периодот од 1903. до балканската војна. Во тие средини промакедонските агитации ги истакнувале заедничките интереси и општата полза на јужнословенските народи од скорешното позитивно разрешување на македонското прашање, кое (разрешување) можело да ги отвори перспективите на трајната јужнословенска солидарност и на балканската федерација. Не само за македонскиот, ами и за нему соседните словенски народи најпожелното разрешување на прашањево е извојување на самостојна државна организација на Македонија. Од соседните балкански народи се бара благоразумот и братско разбирање за болките и стремежите на Македонците и меѓусебно мирно спогодување за да се спречат воените катастрофи. Впрочем Македонците имаат право на своја национална држава за чиешто извојување бараат поткрепа.

А најсигурниот пат кон тоа е патот на револуционерното ослободување на Македонците кои ја бараат поддршката од соседните братски народи. Последниве треба неа да им ја дадат, меѓу другото и во сопствениот интерес, зашто македонската драма уште во периодот на вооружениот мир погибелно се одразува врз животот на нивните земји. Но владите на балканските земји, бидејќи се орудија на тамошните буржоазии и зависни од европските сили, никогаш не ќе пристапат кон доброволно и искрено меѓусебно спогодување по однос на автономијата на Македонија пред самото македонско прашање да се реши врз начелото на автономијата. Исто така, ни збор не може да станува за каква и да е балканска федерација или искрен и траен балкански сојуз, додека не се отстрани пропагандниот натпревар и не се воспостави единство на христијанските народи и маси во Македонија, кое (единство) е прв предуслов и на нејзината политичка автономија. Поинаку речено, убавата идеја за балканска федерација нема никакви шанси за успех без претходно воспоставување на политичка автономија на Македонија.

Најпосле, тоа е единствениот исправен пат за ликвидирање на заедничката тешка хипотека што берлинските „миротворци“ во 1878 г. им ја наметнале на ослободените, недоослободените и поробените балкански народи.

Така изгледале, во најопшти црти, превладувачките македонски стојалишта за балканскиот мир и јужнословенската солидарност кон крајот на XIX и во првите децении од XX век. Тие, несомнено, биле мошне поучни и за подоцнешните поколенија на Полуостровот.

*Блаже РИСТОВСКИ*

# МАКЕДОНСКАТА ОПШТЕСТВЕНА МИСЛА ВО ПРВИОТ ПЕРИОД НА НАЦИОНАЛНАТА ПРЕРОДБА

## (во корелација со развитокот на славистиката и на општествената мисла кај соседните словенски народи)

Македонската преродба (ако воопшто овој термин може да се употребува во науката и за нашиот случај)[1] започнува кон почетокот на XIX в., формално со објавувањето на првите книги на главно современ македонски јазик (1814)[2]. Овој процес се развива мошне продолжително и конвулзивно — не толку поради внатрешните тенденции, колку поради надворешните интензивни и многустрани мешања, па затоа и завршува дури со конституирањето на македонската државност на Првото заседание на АСНОМ (1944). Тоа беше всушност последната национална афирмација на еден словенски (и балкански) народ, по векиполна упорна борба за своето ослободување.

Процесот на македонската национална преродба може да се подели на три основни периоди: 1. Културно-просветно и духовно раздвижување на македонскиот народ (1814—1870); 2. Изградба и афирма-

---

[1] Д-р Б л а ж е  Р и с т о в с к и, *Што е тоа македонска преродба?* (Прилог кон периодизацијата на македонскиот национален развиток), „Погледи“, VIII, 3, Скопје, 1971, 302—322.

[2] Иако првиот досега познат печатен текст на народен македонски јазик се наоѓа во „Четиријазичникот“ на Даниил /1802/, со оглед на целите на авторот и начинот на употребата, не би можел да претставува таков ориентир што би разделувал две епохи од македонскиот развиток. Меѓутоа, со доста оправдување би можел да се земе предвид учебникот Пе́рвое̂ ѻу҆че́нїе хотѧ́щымъ ѻу҆чититисѧ книгъ пи́смены Славѐнскими, называ́емое БУКВАРЪ, съ мно́гими поле́зными и҆ потре́бными Наставале́нїѧми. . . ., въ Вѣннѣ, 1792, од разлошкиот трговец, просветител и дипломатски службеник кај Караѓорѓе Марко Теодорович /Везјов/, прededo (по мајчина линија) на Н. Ј. Вапцаров. Но и оваа книга, како впрочем и изданијата на Неофит Рилски од Банско и на некои од изданијата на протестантот Елијас Ригс во Смирна, сеуште не биле предмет за проучување од нашата наука, иако се работи за важни продори на источномакедонски дијалектни црти во печатената реч. Оваа литература веројатно ќе го постави и прашањето за двојната припадност, зашто тие имаат место и во бугарската литературна и културна историја (за овој проблем да се види: I v a n  D o r o v s k ý, *Otázky srovnávacího studia balkánských literatur*, „Slavia“, XLVII, 4, Praha, 1978, 399—403; и с т и о т: Otázky srovnávacýho studia evropskich literatur, „Прилози“, IV, 2, Скопје, 1979, 51—66).

ција на македонската националноослободителна програма (1870—1903), и 3. Национално-политичко созревање и афирмација на македонскиот народ (1903—1944). Во рамките на ограничениот простор овојпат се задржуваме врз првиот период од преродбенскиот процес.

1.

Независно од степенот на општествено-економскиот развиток на македонскиот народ и продорот на капиталистичките елементи во овој дел на Турција[3], независно и од порастот и етничката структура на македонските градови, процесот на конституирањето на македонската нација започна со одредени објективни историски тешкотии што го следат во целиот развоен тек. Корените на овие последици допираат до најдалечните епохи од македонската историја.

Кон почетокот на VII в. Словените веќе беа населени во Македонија, продирајќи и длабоко во денешните граници на Грција и Албанија. Тие се измешаа со староседелците и постепено, преку етапата на етно-културна симбиоза и диференцијација, се оформува една географско-економска, културно-јазична и општествено-политичка целовитост што почна да се конституира како посебна етничка општност со словенскиот како заеднички јазик и со специфична словенско-византиска култура во пазувите на единствена конфесионална организација[4]. Меѓутоа, честото менување на политичките господари и долготрајното ропство под шеријатска Турција не создаде услови да се афирмира и да се задржи едно определено народносно име за овој народ за да може после да ѝ го предаде на новата општествено-историска категорија нацијата. Ниедно од племенските имиња не успеа да се наложи како заедничко, обединително маркирање, а словенското име, коешто се афирмира уште во кирилометодиевскиот период (особено преку делото на Климента Охридски) и се конзервира кај соседните Албанци, со последното обопштување преку заедничката писмена култура на Словените, стана недостатно изразно како народносно обележје за Македонските Словени, особено пак кога него го усвоија веќе Словаците и Словенците и се обидуваа да го афирмираат Хрватите. Поради овие и други причини изгледа како завршувањето на процесот на конституирањето на народот во Македонија да се преорретнува со процесот на формирањето на нацијата. Долготрајноста и нерамномерноста на првиот условува мошне комплициран и долготраен развиток на вториот процес. Додека за Грците, коишто зачуваа полн континуитет на духовно-просветниот живот во текот на целиот период на турското ропство, националниот развиток си тргна праволиниски, со наследување на името и минатото на своеименската средновековна држава (заедно со фетишот за византиските граници) и со поставувањето веднаш на мислата и за политичко ослободување и државносно обособување (а тоа во голема мерка се

[3] Д-р Данчо Зографски, *Развитокот на капиталистичките елементи во Македонија за време на турското владеење*, Скопје, 1967.

[4] Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската национална свест*, Скопје, 1968, 7—12.

однесува и за развитокот на Србите и донекаде за Бугарите), — кај Македонците сето тоа се постави со извесно задоцнување, во изменети историски околности, при отсуство на своеимонски државно-правни традиции, без афирмирано единствено народносно име и при постоење на голема мешаница на народносно-конфесионално-социјални определби наследени од средновековјето и од специфичните околности во османското ропство. Како што се случуваше и со другите „неисториски" словенски народи, и Македонците во првата половина на XIX в. стоеја пред судбоносните прашања: кои сме, што́ сме и до каде сме, т.е. етнографско-географски да се омеѓат од соседите и со посебното национално маркирање што имаше веќе долга традиција да ги поставaт и програмските задачи за јазично обединување, национално афирмирање и политичко ослободување.

2.

Општествениот развиток на Македонија во овој период зависеше од разни надворешни и внатрешни фактори. Бездруго важно место имаше геополитичката положба, бидејќи Македонија се наоѓаше во централен дел на Отоманската Империја, без можности за непосреден контакт со ослободени и државно конституирани национални заедници. Тоа во голема степен го ограничуваше трансферот на идеите и организираните комуникации со сопствената емиграција, а го оневозможуваше и формирањето сопствени колонии што би имале слободна и помогната акција на својата граница. Тоа беа сосем поразлични услови од оние што ги имаа соседите Грци, Срби, Бугари и Албанци. Затоа во Македонија, ако се исклучи ограничениот настап на Пиколомини во далечниот XVII в., никогаш не дојде до продор на туѓи армии и никогаш не беше заменето турското господство. За разлика од тоа, на пр., во Бугарија повеќепати руските армии воспоставуваа руска окупациона власт на добар дел од бугарската етничка територија што како словенска и христијанска внесуваше суштествено раздвижување сред бугарскиот народ, го активираше во конкретната ситуација и го присилуваше потоа да емигрира заедно со повлекувањето на окупационите армии[5]. Така се создаваа национално разбудени и политички активни бугарски колонии во Романија и во Русија што после стануваа важни центри на бугарската национална преродба и ослободителна акција. Таков или сличен беше случајот и кај другите соседи[6].

Од друга страна, духовниот живот на македонскиот народ во првата половина на XIX в. беше исцело во рацете на веќе наполно грци-

[5] Д-р Б л а ж е Р и с т о в с к и, *Пројави и профили од македонската литературна историја.* Прилози за развитокот на македонската културно-национална мисла, I, Скопје, 1982, 187—190; В. Д. К о н о б е е в, *Русско-болгарские отношения в* 1806—1812 гг., во зб.: Из истории русско-болгарских отношений, Москва, 1958, 194—291; С т е ф а н Д о й н о в, *Българското национално-освободително движение* 1800—1812, София, 1979; История на България, I, София, 1954, 314—328.

[6] Д-р В е с е л и н Т р а й к о в, *Идеологически течения и програми в национално-освободителните движения на Балканите до* 1878 *година,* София, 1978, 13—86 и н.

зираната Вселенска патријаршија. Иако доста елинизирана, Охридската архиепископија сè до укинувањето во 1767 год. претставуваше единствена институција што на извесен начин ги обединуваше православните Словени во својата диецеза. Потоа останаа разбиените манастири и цркви што настојуваа да бидат во допир со Света Гора и со надеж гледаа кон Русија. Сударот со грчкото свештенство и отпорот на македонското граѓанство против грчкото влијание, особено во црковно-училишните општини и воопшто во просветата, ги засили стремежите за обновување на Охридската архиепископија како црква на веќе разбудената македонска народност. Овој прв период се карактеризира токму со непрестајна борба за своја црква, свое свештенство, свои училишта и учители и своја општинска самоуправа. Во една таква ситуација не беше тешко да се уфрлат и разните „религиозни" мисии што преку протестантизмот или католицизмот и особено преку унијатството почнаа полека да го цепкаат дотогаш единствениот народ на разни вери што во условите во Турција означуваа „народности". Но истовремено тие му овозможија на Македонецот да го избегнува загрозувачкото грчко влијание и да добива дозирана помош од големите држави што се јавуваа како покровителки на одделните мисии во Македонија. Тоа се почувствува особено по појавата на националните пропаганди на соседните словенски народи, кога народното единство беше конечно нарушено и кога во Македонија започна суровата борба за јазик и црква. Така, независно од релативниот напредок на градовите, трговијата и занаетчиството, младото граѓанство беше разединето и нормалниот национален развиток во голема мерка беше отежнат.

3.

Во сиов овој процес во првите децении од XIX век словенството беше основниот етнички белег и за народот во Македонија. Со тоа се изделуваше од Грците и се приопштуваше кон „словенското племе" што често (и не само овде) се сфаќаше како единствен народ[7]. И ако до тогаш неретко пред странскиот свет се истакнуваше грчкото име, сега веќе се побара името што живееше по црквите и манастирите, но веќе со задолжително словенско маркирање. Затоа не случајно уште во насловите на сите изданија на Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ и нивните следбеници стои дека се напишани на „прост" и тоа „словеноболгарски" јазик[8]. Прво, тоа претставуваше напуштање на „официјалниот" црковнословенски јазик што беше континуирано во употреба во Македонија сè до XIX век и внесување на народниот говор во писмената реч, а второ, тоа беше акт на приопштување кон општиот стремеж во таа епоха за истакнување на словенската припадност. Меѓутоа, кога во 40-тите

[7] В. А. Дьяков, Д. Ф. Марков, А. С. Мыльников, *Некоторые узловые методологические вопросы истории мировой славистики*, во зб.: История, культура, этнография и фольклор славянских народов. VIII международный съезд славистов Загреб—Любляна, сентябрь 1978 г. Доклады советской делегации, Москва, 1978, 4703.

[8] Блаже Конески, *Кирил Пејчиновиќ*, предговор во кн.: Кирил Пејчиновиќ, *Собрани текстови*. Приредил Блаже Конески, Скопје, 1974, 12.

години дојдоа во непосреден допир со бугарската книга и со бугарскиот јазик, кога ја утврдија разликата со оние другите што исто така се именуваа Бугари, тогаш Македонците се обидоа да се изборат за свое име[9]. Но кога се уверија во нивната посупериорна позиција со оглед на претпоставките што ги уживаа, тие го отфрлија и бугарското обележје, па не можејќи да го користат само словенското како етнички недостатно диференцирано, го прифатија територијалното обележје што уште одамна живееше и сред народот и особено во Европа, па почнаа да се свртуваат кон античката историја на Македонија и Македонците. А кога грчката пропаганда ги пречека со теоријата за грчкото потекло на античките Македонци, тогаш тие ги прогласија и нив за Словени, па на своето знаме го закачија Филипа и Александра Македонски како симболи за маркирањето на новата национална свест. Токму тој историски процес пластично го илустрира рускиот научник В. И. Григорович, кој во 1844—1845 год. ја пропатува Македонија, сведочејќи: „Во всех виденных странах я на слыхал других имен, кроме Александра В. и Марко-кралиевича. Тот и другой живут в памяти у народав весьма общих образах. Память об Александре В., кажется, внушена более народу, ибо часто те, которые произносили его имя, не могли иначе объяснить лице его, как ссылаясь на даскалов (учителей), имеющих о том книги."[10] Ова авторитетно сведоштво се потврдува и од самите Македонци од тоа време, кога македонството е прифатено како национално обележје, а словенството како дел од националната идеологија. Со тоа веќе е евидентна една историска свест што поставува мост помеѓу минатото и иднината. Тоа го потврдува и записот на учителот Ѓорѓија Маќедонски од кривопаланечкото село Радибуш во 1846 год: „. . . Словенското писмо го изучив од татко ми Димитрија Маќедонски, којшто така се вика зашто сме Маќедонци, а не Грци, а неговиот татко се викал Јосиф, свештеник, а неговиот дедо Стоиман, свештеник. И јас прекарот си го зедов Маќедонски, а не по татко ми и по дедо ми, за да се знае оти сме Словени од Македонија"[11]. Важно е да се укаже овде на реското разграничување од несловените Грци и на инсистирањето на македонското име и на претставата за татковината Македонија.

Уште поексплицитно е изразена оваа идеологија во записот на јерејот Димитрија од кривопаланечкото село Огут, кого, по 12-годишното свештеникување во родното село, во 1848 год. првенците од градот Крива Паланка[12] го главиле за свештеник и против волјата на

[9] Блаже Конески, *Кон македонската преродба*. Македонските учебници од 19 век, Второ издание, ИНИ, Скопје, 1959, 57; Драган Ташковски, *Раѓањето на македонската нација*, Скопје, 1966, 141—157.

[10] *Очеркъ путешествія по европейской Турціи* (съ картою окрестностей охридскаго и преспанскаго озеръ) Виктора Григоровича. *Изданіе второе*, Москва, 1877, 139.

[11] *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, Том први, Скопје, 1981, 182. Запис на „Општиј минеј" во црквата во с. Радибуш, последната непагинирана страница.

[12] За достигнатиот развоен степен на градовите и селата од Источна Македонија во почетокот на XIX в. да се види предговорот на Блаже Конески во кн.: Јоаким Крчовски, *Собрани текстови*. Приредил Блаже Конески, Скопје, 1974, 6—12.

грчкиот владика. За да се види односот на таа млада граѓанска класа спрема националните интереси и да се согледа степенот на развитокот на историската свест кај веќе разбудениот слој од македонскиот народ, доста е да ги наведеме следниве негови зборови: „... За моето назначување најмногу се заложи г-н Михаил Македонски, зашто сум родум Македонец и службата ја терам по словенски. Од бога било пишано моето отечство Македонија да страда од Грците, па тие не ни даваат и денес мир, иако сите знаат дека Македонија била постара држава и од нивното царство. Ние сме си имале наши словенски учители и просветители Кирил и Методија, коишто ни го оставија нашето словенско писмо. Тие се родум Македонци од Солун, славната престолнина на Македонија. Тоа не ни го признава владиката Грк, па затоа ние не го сакаме да пастирува, туку да си имаме наш архипастир Словен, во веки веков“[13].

Значајно е, како што сведочи и В. И. Григорович, што оваа идеологија ја наоѓаме кај учителите што им ја вдахнувале и на своите воспитаници, а, како што се виде, широко ја прифаќале и нивните родители. Притоа, не е случајно што учителите и поразбудените Македонци често си го присвојуваат прекарот „Македонски“ што како појава се забележува и подоцна. Исто така е важно што истава идеологија ја исповедуваат и духовниците, па затоа и сосем природно доаѓа општонародното барање и за обновување на Охридската архиепископија како национална црква што автоматски би им обезбедила, според турските закони, свои цркви, училишта и општини, па и свој „нуфуз“.

## 4.

Малубројната интелигенција, свештенството, трговците и занаетчиите во овој период сеуште се обединети во заеднички фронт што ги одразува општите класни интереси на младото граѓанство. Во тој процес предно место зазема и просветата. Уште во 1837 год. Ј. Хаџиконстантинов-Џинот во Велес го отвори првото световно училиште во Македонија на народен јазик, пречекано со одушевување од граѓанството[14]. Кога тој отиде во Скопје, по покана од тамошните првенци, во Велес дојде Ј. Нешковиќ, кој сведочи дека од 1846 год. Велес почнал „да се буди од длабок сон и сега веќе здоби убав глас во своето соседство. Неколцина родољубиви мажи го посеаја кај своите сограѓани она божествено чувсто за просвета и наука што толку векови го немаше во Македонија, на чиј пат му стоеше грчкото свештенство... Некои родољупци почнаа да ги праќаат своите деца да учат во главните европски град ви, па во тоа ги помагаа и другите посиромашни деца, а со просветата се разбуди и чувството за својата народност“. Иако грчкиот владика барал „во Велес во училиштата да се учи на грчки, а не на маке-

[13] *Документи за борбата на македонскиот народ...*, I, 204. Запис од 1865 г. во книгата „Житие светих“ во кривопаланечката црква, последната непагинирана страница.

[14] Д-р Ристо Кантарџиев, *Македонското преродбенско училиште*, Скопје, 1965, 50—55.

донски", велешаните си изградиле и трговско училиште во коешто се предавале и европските јазици[15].

Тоа не беше појава само во Велес, туку по цела Македонија. Антигрчкото настроение можеби најдобро го претставува прилепчанецот Т. Кусев во една дописка од јануари 1867 год. во в. „Македонія". Тој вели дека појавата на весникот со македонско име „кај Грците и гркоманите е дочекан со тага и бес, зашто тие секојпат воделе борба за погрчувањето на Македонците, уништувајќи ја и Охридската архиепископија — ‚Искрата на нашата иднина'. Но колку и да се мачеа да нè сопрат да одиме напред, не можеа да го искоренат сосема чувството Македонците да не бидат Македонци": „Досега тој (Охрид — Бл. Р.) ги праќаше по цела Македонија, дури и во соседните земји, најопитните учители, но да учат на туѓ јазик и туѓа политика, а денеска не само што не престанува да праќа, туку праќа за просвета на своите еднородни браќа и да ја откриваат заблудата како едно време кога и самите тие паднаа во заблуда". Авторот ја завршува статијата со изјавата: „Не само во Охрид, денеска се будат и ги бараат своите права и од цела Македонија. Сите гледаат да си отвораат училишта, да се воведе служба во црквите на старословенски јазик, да не ги оставаат училиштата и народните работи во рацете на еден-двајца што дошле од друго место, кои на секој начин гледаат да спречат сè што е народно. Насекаде почнуваат да се воведуваат трговските книги не на грчки, туку на мајчин јазик. Мало и големо се весели под големата сенка на нашиот просветител цар С. А. Азис и се наследуваат на тоа дека си ја осознале својата народност"[16].

Но просветата како мошне акутно го поставуваше прашањето за јазикот во македонските училишта. Таа потреба се обиде да ја задоволи уште Анатолија Зографски со учебникот „Началное учение" (1838) преку првата македонска печатница на Т. Синаитски во Солун[17], па сличен обид направи и Ј. Хаџиконстантинов-Џинот со својата „Таблица перваја" преку печатницата на даскалот Камче[18], но сето тоа сеуште беше на еден јазик што одвај се ослободуваше од црковнословенскиот. Времето бараше жив народен јазик, разбирлив за децата и прифатлив

---

[15] Ј. Н., *Из Велеса* (у Македонији), „Србски Дневник", бр. 44, 1858 — според Бранислав Вранешевић, *Војвођанска јавност о школству Велеса и Штипа у доба препорода македонског народа*, во зб.: Школството, просветата и културата во Македонија во времето на преродбата. Материјали од симпозиумот одржан во Титов Велес и Штип од 22 до 24. XII 1977, МАНУ, Скопје, 1979, 320.

[16] Битоля. 28 Януария 1867, „Македонія", I, 12, Цареградъ, 18. II 1867; цит. Документи...., 204—205.

[17] Симон Дракул, *За нашиот прв преродбенски учебникар*, „Современост", XXXI, 6, Скопје, 1982, 57—71.

[18] Проф. Х. Поленаковиќ, *Неколку историско-книжевни прилози.* 3/ Изворот на Таблица перваја од Јордана Хаџи Константинов /Џинот/, „Нов ден", IV, 6, Скопје, 1948, 49—50; истото во кн.: Харалампие Поленаковиќ, *Страници од македонската книжевност*, Скопје, 1952, 130—142; Симо Младеновски, *Учителот Камче Наков Поп-Ангелов и неговата просветителска дејност во с. Ваташа, Тиквешко*, во цит. зб.: Школството, просветата и културата во Македонија..., 453—463.

за возрасните. На тој план првите посериозни потфати ги направи рускиот воспитаник и ученик на Анатолија галичанецот Партенија Зографски во 1857—1858 год. Не само што издаде учебници, како она „Начално учение за децата“ што содржи и текстови на чист македонски народен јазик, туку тој излезе во периодичниот печат во Цариград и со филолошки статии во кои се обиде да ги постави основните проблеми и да укаже на возможните правци на развитокот на литературниот јазик. Иако застапник за заеднички јазик на Бугарите и Македонците[19], несомнено повлијаен и од Виенскиот договор за заедничкиот јазик на Србите и Хрватите (1850)[20], Партенија сосем јасно напиша: „Нашијот јазик, како што е познато, се делит на две главни наречија, от които едното се говорит во Болгарија и Тракија, а пак другото во Македонија“.[21] За да ја истакне токму таа различност, тој подготвувал и „граматика в паралел со другото“, укажувајќи на основата на македонското „наречје“[22] од „југозападните страни на Македонија“, коешто и навистина беше прифатено како основа на современиот македонски литературен јазик уште од К. П. Мисирков (1903)[23] и озаконето по Ослободувањето (1945)[2]. Карактеристично е исто така да се одбележи дека П. Зографски постојано задржува еден однос на „мие“ и „вие“, „нашето“ и „вашето“, една образложена свест за различност и посебност што потоа ќе биде продолжена од следбениците К. А. Шапкарев, Д. В. Македонски, Д. Узунов и особено Ѓ. М. Пулевски. Притоа беа подготвени и граматики на македонскиот јазик, независно од неговото именско маркирање, но такво едно нормирање сепак не беше допуштено. Мошне е карактеристичен случајот со најавата на граматиката на В. Мачуковски (1872) што наиде на најостри реакции од бугарска страна[25].

Различноста, меѓутоа, помеѓу македонскиот и бугарскиот јазик е евидентирана уште во 40-тите години. Не само што Македонците

---

[19] Блаже Конески, *Кон македонската преродба*, 26—43.

[20] Блаже Конески, *Македонскиот јазик во развојот на словенските литературни јазици*, Скопје, 1968, 17.

[21] „Блъгарски книжици“, I, 1, Цариградъ—Галата, 1858, 35—40.

[22] Илия Конев, *Въпроси на българската възрожденска литература в руската славистика до 60-те години на миналия век*, во зб.: Славянска филология, XIII. Литературознание, София, 1973, 319: Во подготвениот „Конспект преподавания истории славянского языка и литературы“ Ј. Венелин во 1834 год. сите одделни тогаш познати словенски јазици ги наречува само „наречия“: „Болгарского наречия“, „Сербского“, „Кроато-далматинского“, „Словенского“, „Чешско-моравского“. И во 1842 год. О. М. Боѓански составува „Конспект по кафедре истории и литературы славянских наречий“ (Лиляна Минкова, *Осип Максимович Бодянски и Българското възраждане*, София, 1978, 31), како што ја именува и Катедрата во С.—Петербург славистот П. И. Прејс (В. А. Дьяков, Д. Ф. Марков, А. С. Мыльников, цит. прилог, 467). Ваквата терминологија се среќава во руската славистика и до почетокот на нашиов век.

[23] К. П. Мисирков. *За македонцките работи*, София, 1903, 132—145.

[24] Македонски правопис изработен од Комисијата за јазик и правопис при Министерството на народната просвета, Скопје, 1945; Блаже Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, I, Скопје, 1952, 32—71.

[25] Блаже Ристовски, *Венијамин Мачуковски во македонскиот културно-национален развиток*, во цит. зб.: Школството, просветата и културата во Македонија. . . , 569—603.

реагираат против „шопското“ наречје, туку и за Бугарите македонскиот јазик е „српски“, „цинцарски“, „арнаутски“ и сл[26].

Интересно е да се одбележи дека учителот од Татар-Пазарџик Најден Јованович го направил првиот превод од македонски на бугарски јазик во 1846 година[27]. Значајно е исто така што македонскиот го нарекол „словенскиј“, а бугарскиот „славеноболгарскиј“, иако на самата корица на делото на Ј. Крчовски „Чудеса пресвјатија Богородици“ стои дека е напишано „на болгарскиј јазик“. Оваа различност, уочена уште во 1822 год. од В. Ст. Караџиќ[28], подоцна доведува и до познатиот бојкот на бугарската книга во Македонија[29]. Сето тоа се појави и во цариградскиот бугарски печат, па во моментот кога беше свикан и Бугарскиот црковен собор за основањето на Бугарската егзархија, „македонското прашање“ навистина „излезе на пазар“. Во статијата „Една вистина“ на 30. XI 1870 год. в. „Право“ првпат поопфатно ја изнесе активноста на побудните Македонци против навлегувањето на бугарската пропаганда во Македонија и посебно ги нападна македонските учители и градските првенци во Кукуш, Охрид, Ресен и Велес. Авторот на статијата ги пренесува зборовите на Шапкарев што биле и зборови на други Македонци: „Одвај се ослободивме од Грците, сега пак Шопје ли да станеме! ! !“ Посебна возбуда предизвикале и зборовите на „некои“ во Македонија: „Ние сме Македонци, не сме Бугари“ и дека „друго било Бугарин и бугарски јазик, а друго Македонец и македонски јазик“[30].

Токму поради овие и вакните пишувања на бугарскиот печат редакторот на в. „Македонія“ и несомнено тогашен најистакнат бугарски првенец во Цариград П. Р. Славејков ја објавува својата знаменита статија „Македонското прашање“[31], во која јавно кажа дека „уште пред десетина години од некои од Македонија“ тој ја слушал таа македонска национална идеологија што сега веќе прераснала во „мисла што мнозина сакаат да ја спроведат во живот“. Тогаш не проговорил за ова зашто во „македонското прашање“ се внесувале „цели за раскинување на сеуште неустроениот наш народ“ што ги прикривале „под превезот на јазикот и на неговите наречја“. Славејков потврдува дека „многу пати“ слушал „од македонистите дека тие не биле Бугари, туку Македонци, потомци на древна Македонија... Тие упорствуваат во своето македонско потекло... Т и е  с е  ц е л и  М а к е д о н ц и...“, како и дека „тие се чисти Словени, а Бугарите се Татари и не знам што“, посочувајќи ја „разликата во наречјата македонското и горнобугарското, од кои првото било поблиско до словенскиот јазик, а второто било размешано со татаризми и сл.“ Славејков отпрвин не сакал да по-

---

[26] Б л а ж е  К о н е с к и, *Кон македонската преродба*, 16—17, 35—36, 42, 57, 61, 63, 66 и 69.

[27] I v a n  D o r o v s k ý, *K některým otázkám balkánského literárniho procesu na počátku* 19. *století*, „Sborník prací Filozofické fakulty Brněnské university“, D 23—324, Brno, 1977, D 123—126.

[28] Вукова преписка, I, Београд, 1909, 212.

[29] Б л а ж е  К о н е с к и, цит. дело, 49—50 и 66—69.

[30] На истото место, 67 и 71.

[31] Македонскийтъ вѫпросъ, „Македонія“, V, 3, 18. I 1871, 2.

верува во сериозноста на овие укажувања, но, вели, „принудени бевме да поверуваме кога видовме со каква упорност се заштитуваше од македонистите“, кога Македонците упорно повторувале: „Се откинавме од Грците, под други ли да паднеме?“.

Всушност, во почетокот на јануари 1871 год. П. Р. Славејков ги обележа контурите на македонската национална програма што имаше своја историја и се закануваше со својата иднина. И покрај сиот национален романтизам на нејзините носители, каков што наоѓаме во предбенскиот период на скоро сите поробени народи[32], таа програма ги одразуваше вистинските стремежи на народот. Затоа и сосем природно прозвучуваат егзалтираните зборови на дописникот на „Цариградски вѣстникъ“ од Охрид уште на 3. III 1860 год.: „Оваа земја е Македонија — и ако ја погледнеме природата, наравите, обичаите, карактерот на жителите, нивниот стан, нивната физиономија, исцело ќе ги препознаеме истите оние мажи што во старо време ги составувале фалангите на Александра Македонски“.[33] А кога македонските општинари во Солун го истерале бугаскиот учител Бошков и на негово место главиле некој учител од Охрид, овој отворено изјавувал: „Јас не сум ни Бугарин, ни Грк, ни Цинцарин; јас сум чисто Македонец, какви што биле Филип и Александар Македонски и Аристотел филозофот“[34]. Затоа и македонскиот учител и учебникар Д. В. Македонски одговарајќи му на П. Р. Славејков, во статијата „По македонското прашање“, меѓу другото, го потсети: „Македонците не се изгубиле од лицето на земјата, како што си дозволуваат некои да велат, зашто, до колку што знаеме ние, тие не згрешиле некогаш, па да зине земјата и да ги голтне“.[35] Тоа беше идеологија што ја фасцинираше генерацијата на Ѓ. М. Пулевски[36], што ги одушевуваше борците од Македонското востание од 1878 год.[37], но којашто не им беше туѓа ни на генерациите на К. Мисирков[38] и Д.

---

[32] Блаже Конески, цит. дело, 80. В. и: Драган Ташковски, цит. дело, 163—181. Посебно за „римското“ наследство в.: Драган Ташковски, *За македонската нација*, Скопје, 1975, 57—58.

[33] Блаже Конески, цит. дело, 80.

[34] Стефанъ К. Салганджиевъ, *Лични дѣла и спомени, или неравна борба съ елинизма въ Солунъ и Сѣръ*. Пловдивъ, 1906, 34.

[35] Д. В. Македонский, *По македонскыйтъ вѫпросъ*, „Македонія“, V, 7, 16. II 1871.

[36] Д-р. Блаже Ристовски, *Ѓорѓија М. Пулевски и неговите книшки „Самовила Македонска“ и „Македонска песнарка“*, ИФ, Библиотека на списанието „Македонски фолклор“ 1, Скопје, 1973, 27—34; истиот, Пројави и профили од македонската литературна историја, I, 50, 179—180, 183, 192—193; II, 114—19, 23—27 и 297.

[37] Правилата-Уставот на Македонскиот востанички комитет во Кресненското востание, Скопје, 1980, 203—206; Д-р Иван Катарџиев, *Кресненското востание*, 1878, Скопје, 1978, 45—58; Блаже Ристовски, *Ѓорѓија Пулевски и ослободувањето на Македонија* (Прилог и кон прашањето за односот на Македонците спрема Сан Стефано и Берлин), во зб.: Македонија во Источната криза /1875—1881/, МАНУ, Скопје, 1978, 320—325.

[38] Д-р Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков /1874—1926/*. Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла, Скопје, 1966, 589.

Чуповски[39], па ни на генерациите што ја изведоа НОБ и Револуцијата[40]. Суштествено притоа беше што македонското име веќе се прифати како обединувачко за сите Македонци и стана трајно обележје на нацијата што се конституираше. При озаконувањето на Бугарската егзархија македонската национална програма беше веќе наполно дефинирана, и, како што сведочи пак П. Р. Славејков во своите писма од Солун до бугарскиот егзарх од почетокот на 1874 год.,[41] таа ги опфатила сите краишта и сите слоеви на македонскиот народ од речиси целата етничка територија, далеку пред Руско-турската војна и пред Берлинскиот договор (1878). Тоа беше веќе преодна фаза кон вториот период од развитокот на македонската општествена и национална мисла што во моментов е надвор од нашиот непосреден интерес.

5.

Сево ова, меѓутоа, се одвиваше внатре во Македонија, во рамките на Турција и тешко допираше до европската јавност. За Европа сеуште Македонија беше непозната земја и непроучен народ, којшто првин се приопштуваше кон Грците, а потоа речиси едногласно кон Бугарите. Така Македонија беше прифатена и од првите слависти, иако никој од нив немаше дојдено сред нејзиниот народ; така беше третирана и од политиката на големите сили што имаа интереси на Балканот. Тоа несомнено го усложни и во голема мерка го отежна афирмирањето на македонскиот народ како субјект во меѓународните односи, а доста го попречи и го комплицира внатрешниот развиток и ги олесни акциите на соседните национални пропаганди што станаа поголема опасност за националното ослободување и од самите турски владеачи.

Уште К. П. Мисирков укажа на „три важни фактови, шчо спосопствуваје на утврдувајњето на бугарцката теорија за народноста на маќедонците“. Тие, според него, се: „1, реформата на правописо и литературнио јазик кај србите; 2, разработувајњето на прашајњето за татковнината на старо-словенцќијо јазик — јазико на преводите на св. св. Кирил и Методија, во врска со развивајњето на изучувајњето на словенството; 3, патувајња по Балкањцќијо полуостров до последната

[39] Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски /1878—1940/ и Македонското научно-литературно другарство во Петроград*. Прилози кон проучувањето на македонско-руските врски и развитокот на македонската национална мисла, I, Скопје, 1978, 54, 57, 94—95; II, 125, 177, 219 и 289—296.

[40] Д-р Блаже Ристовски, *Македонскиот стих* 1900—1944. Истражувања и материјали, II, Скопје, 1980, 101, 405, 408—409 и 413; истиот, Прилози кон проучувањето на првиот развоен период на Кочо Рацин /1924—1934/, „Разгледи“, XXI, 3, Скопје, 1979, 161.

[41] Славко Димевски, *Две писма на Петко Рачов Славејков за македонизмот*, „Разгледи“, XIV, 5, 1972, 561—566; Блаже Ристовски, Народната култура во изградбата и афирмацијата на македонската национална мисла, во зб.: Problemy kultury ludowej i narodowej. Materiały z II Międzynarodowej Konferencji Etnografów Słowiańskich, Poznań-Błażejewko 11/12 X 1974, Warszawa-Poznań, 1976 156—159.

руско-турцка војна отчаст со научни цели, отчаст за запознавање со возродувањето на словенството, које се претписуваше на работењето на панславистите, от који мнозина се беспокоије во Јевропа“[42].

И навистина, Вуковата реформа, којашто јазикот го земаше како основен белег за народноста[43], со поставувањето на границите на „српскиот“ јазик всушност ја постави границата со македонскиот, но бидејќи сè што не беше „српско“ беше прогласено за „бугарско“, така и македонскиот јазик стана бугарски, а самите Македонци Бугари. Во рамките на таа концепција ги објави и македонските песни како бугарски и во својот „Додатак“ македонскиот јазик го презентира како бугарски.

Исто така, уште првите слависти пројавија особен интерес кон старословенскиот јазик и писменост, па се побара и татковината на тој јазик. Ако А. С. Шишков во 1810 год. го поставуваше рускиот јазик како основа не само за старословенскиот, туку и за сите други словенски јазици; ако М. Т. Каченовски дури и во 1829 год. „старосрпскиот“ го сметаше основа на старословенскиот, кон коешто не беше далечен ни таткото на славистиката Ј. Добровски[45] (иако своите трудови ги пишуваше на германски или на латински јазик); ако Ј. Копитар ги побара основите на старословенскиот во Панонија (1836), кон кого се приклучи и другиот виден словенечки лингвист Ф. Миклошич, — сепак треба да се подвлече дека руската славистика од почетокот на XIX век ја постави основата на бугарската теорија за народноста и јазикот на Македон-

---

[42] К. Мисирков, *Изникнуваін’ето и разбор на буіарцката и срйцка теории за народноста на мак’едонциte*, „Вардар“, I, 1, Одеса, 1 Септемвриіа, 1905, 12 — фототипно издание во кн.: Д-р Блаже Ристовски, „Вардар“ научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков, ИМЈ, Скопје, 1966.

[43] Slavko Vukomanović, *Srpski književni jezik kao faktor konstituisanja nacije i demokratizacije nacionalne kulture*, во зб.: Postanak i razvoj srpske nacije (Neki metodološko-teorijski problemi u izučavanju i razvoja srpske nacije), Beograd, 1979, 133—139.

[44] К. Мисирков, цит. прилог, 12—13.

[45] На истото место, 14—15. Во рускиот превод (од германскиот оригинал) на делото: Кириллъ и Мефодій, словенскіе первоучители. Историко-критическое изслѣдованіе Іосифа Добровскаго (Москва, 1825, 37—38) меѓу другото се вели: „Относительно к народам, которые употребляют в церковных своих книгах древнее Словенское письмо, можно называть оное Русским, Болгарским и Сербским. Так называл оныя Болгарскими буквами Градский монах в Моравии в 12 столетии. Hac ipsa tempestate Cirillus et Methodius inventis Bulgarorum literis verbum Dei praedicaverunt Moravicis. И Козма в письме от него выдуманном, которое, по словам его, Княгиня Млада доставила от папы Иоанна XIII брату своему Болеславу, мог Болгарское, Русское и Словенское богослужение принимать за одно и то же (non secundum ritus Bulgaricae gentis vel Ruziae aut Sclavonicae linguae). Тезей Амвросий называет Словенское письмо Македонским; в Далматинской хронике именуется оно Кроатским письмом, под которым названием в позднейшие времена должно разуметь Глаголическое“.

ците и таа беше владеачка сè до појавата на П. Д. Драганов[46], К. Хрон[47], П. А. Лавров[48], К. П. Мисирков[49], па дури и до С. Б. Бернштејн (1934)[50].

Основачите на руската бугаристика А. Х. Востоков и К. Ф. Калајдович татковината на старословенскиот јазик ја побараа во Македонија, но повлечени од позните преписи на старословенските споменици тие не можеа да направат разлика помеѓу македонскиот и бугарскиот народ и јазик, па затоа и влезе во научната комуникација терминот „старобугарски“. Историските трудови на аматерот Ј. И. Венелин, и покрај сиот „романтизам“, некритичност и заблуди[51], оставиле јарка трага не само во дејноста на одделни тогашни слависти, туку пред сè во насочувањето на акциите на Русија на планот на балканската политика, а не помалку во ориентацијата и преродбенската дејност на бугарските студенти и емигранти во Русија. Со цел да добие што поточни информации од самиот терен, како и да се соберат што повеќе стари ракописи и други споменици на културата важни за историјата на Словените, во 1830 год. Руската академија на науките го испраќа имено тогашниот лекар во Московската воена болница Ј. И. Венелин како прв руски славист на научно патување со цел: „1) Описать оставшиеся исторические и церковные памятники древняго языка — Молдавии, Влахии и в особености Болгарии. . . “ итн[52]. Иако Венелин не стигна и во Македонија, тој ѝ поднесе на јавноста „информации“ и за оваа земја што долго беа примани како вистина[53].

Меѓутоа, сериозната руска славистичка наука сепак не се задоволи со тоа. Во моментот кога се реши да се отворат посебни славистички катедри во С.—Петербург, Москва, Харков и Казан беа избрани четворица најнадежни млади слависти, кои во 1837 год. беа испратени по

---

[46] Д-р Блаже Ристовски, *Петар Даниилович Драганов* /1857—1928/, „Македонски фолклор“, II, 3—4, Скопје, 1969, 495—531; Гане Тодоровски, Страници за едно македонофилство (Петар Данилович Драганов и неговите проучувања на македонското културно-политичко минато), „Годишен зборник“, 22, ФФ, Скопје, 1970, 167—190; К. Л. Струкова, *Из эпистолярного наследия П. Д. Драганова*, „Советское славяноведение“, 4, Москва, 1970, 42—47; Славяноведение в дореволюционной России. Биобиблиографический словарь, Москва, 1979, 143—144.

[47] Karl Hron, *Das Volksthum der Slaven Makedoniens*. Ein Beitrag zur Klärung der Orientfrage, Wien, 1890; Карл Хрон, Народноста на Македонските Словени. Редакција и коментари: Д-р Христо Андонов-Полјански, АМ, Скопје, 1966.

[48] Блаже Ристовски, *Кон проучувањето на фолклористичко-етнографските интереси на Мисирков и односот на П. А. Лавров кон Македонија* (Непознат труд на Мисирков на македонски јазик од 1900 год)., „Македонски фолклор VII, 14, 1974, 5—17.

[49] К. П. Мисирков, *За македонцките работи*, София, 1903; „Вардар“, I, 1, 1 Септемврија 1905 (Наредник-издавач К. П. Мисирков).

[50] С. Б. Бернштейн, *Из истории македонского литературного языка. „Вардар“ К. П. Мисиркова*, „Славянская филология“, Москва, 1960, 70—79. Во 1934 год. проф. С. Б. Бернштејн открил дел од коректурите на сп. „Вардар“ во Одескиот архив, а потоа во првото издание на „Большая Советская Энциклопедия“ тој ја напиша единицата за македонскиот јазик. По Втората светска војна објави неколку прилога за македонскиот литературен јазик.

[51] Славяноведение в дореволюционной России. . . , 98—99.

[52] Илия Конев, цит. прилог, 314—315.

[53] Д-р Блаже Ристовски, *Пројави и профили*. . . , I, 188—189.

словенските земји „для усовершенствования в истории и литературе славянских наречий, в известные чемлибо, в отношении избранной им науке, места Австрии, Турции, Италии, Германии и Прусии, а также и Варшаву“[54]. Така дојде и до патувањето на В. И. Григорович по Македонија (1844—1845)[55] и објавувањето на неговите извештаи што имаа претензии на непосредно сведоштво за јазикот, фолклорот, етнографијата, географијата, историјата и современата состојба на оваа турска провинција. Притоа и Григорович не успеа да се ослободи од сфаќањата на своите професори, туку се обиде дури и да повлијае кај некои поистакнати македонски дејци во правец на бугарското маркирање на македонскиот народ, јазик и култура[56].

Уште позначајно е што во 1842 год. О. М. Боѓански, И. И. Срезневски и П. И. Прејс ги започнаа предавањата на новоотворените славистички катедри — за јазикот, литературата и историјата на словенските народи, а во 1847 год. тоа го направи и В. И. Григорович, со што веќе на најавторитетен начин почна да се всадува една погрешна претстава за етнографијата и историјата на словенскиот југ што имаше рефлекси не само во Русија и Европа, туку и во самата Македонија, особено преку македонските студенти што масовно почнаа да стигнуваат на студии во Русија, минувајќи преку Настојателството на одеските Бугари што беше основано во 1854 год. и на извесен начин ја постави основата на послешниот Словенски благотворен комитет во Москва (1858). Сево ова се развиваше во рамките на панславистичкото движење што се зароди во 40-тите години како пандан на тогаш појавениот пангерманизам[57]. Сè до 80-тите години „панславистите“ се држеа главно за православјето и самодржавјето и ја поддржуваа бугарската теорија за народноста на Македонците, иако во текот на Руско-турската војна и особено по Берлинскиот договор и Македонското востание (1878) почнаа да продираат и вистинските претстави за Македонија. Затоа не е случајно што Ѓ. М. Пулевски сите свои изданија им ги испраќа токму на руските словенофили[58], па дури и И. С. Аксаков почнува да ги поттикнува Македонците да си го изделат својот јазик од бугарскиот и да развиваат своја писменост и национална култура[59].

---

[54] Лилјана Минкова, цит. дело, 20.

[55] Харалампие Поленаковиќ, *Страници од македонската книжевност*, 43—55.

[56] Братя Миладинови, *Преписка*. Издирил, коментирал и редактирал Н. Трайков, София, 1964, 15.

[57] В. А. Дьяков, Д. Ф. Марков, А. С. Мыльников, цит. прилог 473—474.

[58] К. /Шапкарев/, *Народни пѣсни и старини*, „Марица“, V, 378, Пловдивъ, 16. IV 1882, 2. Словенофилската „Русь“ меѓу другото пишувала дека „Македонија за славистите претставува — ако можеме така да се изразиме — непозната почва што ги чека своите истражувачи“.

[59] Д. Т. Левовъ, *„Лоза“*, „Свобода“, VI, 786, София, 13. IV 1892, 3; Д-р Блаже Ристовски, *Димитрија Чуповски* /1878—1940/ и Македонското научно-литературно другарство во Петроград, I, 293—294.

Најпосле, прав е Мисирков и во однос на разните патешественици по Македонија. Патувањата на Пуквил[60], Кузинери[61], Божур[62], Лик[63] и др. по Македонија ѝ донесоа на Европа маса нови податоци, но заедно со тоа придонесоа и за затврдувањето на бугарското именско обележје за Македонците што имаше влијание и врз односот на европските држави при разгледувањето на етнографските и политичките прашања на Македонија. Зашто, при немањето автентични информации, беа користени сведоштвата на овие патувачи што дојдоа во Македонија со определени цели и традиционални наслаги. Тие, како и европските разновидни учебници[64], карти[65] и грбовници[66], знатно придонесоа за затврдувањето на географското име на оваа турска провинција, но истовремено, контактирајќи посредно со народот, го пласираа бугарското име и ја отежнаа меѓународната афирмација на македонскиот национален ентитет. Таа состојба мошне успешно ја користеа и протагонистите на пропагандите во Македонија, повикувајќи се токму на тие „авторитетни“ сведочења.

6.

Македонскиот општествен развиток, значи, си имаше еден прилично нормален свој развиток сѐ до појавата на националните пропаганди на соседните народи. Македонската национална мисла достатно јасно се манифестира преку борбата за македонски јазик, учебници, литература, црква и општинска самоуправа, но сѐ до 70-тите години тоа остана главно во рамките на Турција. Првпат македонското етнографско прашање на меѓународен план се појави на Цариградската конференција (1877) и се земаше предвид при Берлинскиот договор (1878). Иако, запознавањето на Македонија допрва претстоеше и вистината за македонскиот народ макар и бавно се пробиваше во светот. Но тоа е веќе историјата на следните етапи од развитокот, епохите на Пулевски, Теодосија, Мисирков, Чуповски, Рацин и Вапцаров.

---

60 F. L. Pouqueville, *Voyage dans la Grece*, 1—5, Paris, 1820. Авторов објавил и тритомни описи на патувањата во 1798—1800 (1805).

61 E. M. Cousinéry, *Voyage dans la Macédoine...*, 1—2, Paris, 1819—1831

62 Felix Beaujour, *Voyage militaire dans l'Empire Othoman*, 1—4, Paris, 1829,.. Авторов објавил 2 тома и за трговијата во Грција (1800).

63 William Martin Leake, *Travels in Northen Greece*, 1—5, London, 1835.

64 Македонската наука сеуште го нема проучено третманот на Македонија во европските учебници до почетокот на XIX век.

65 Х. Андонов-Полјански, *Македонија во карти* (Од збирката на Британскиот музеј и официјалниот Архив на Велика Британија, 1491—1958), „Гласник“, IX, 1, ИНИ, Скопје, 1965, 343—422.

66 Д-р Александар Матковски, *Грбовите на Македонија* (Прилог кон македонската хералдика), Скопје, 1970.

СОДРЖИНА

## ЛИТЕРАТУРНО-ЛИНГВИСТИЧКА ПРОБЛЕМАТИКА



## ИСТОРИСКА ПРОБЛЕМАТИКА